ТРИ ОСНОВНИ НАЧЕЛА
ЧЕТИРИ ВАЖНИ ПРАВИЛА
10 ДЕЛА КОИ ИСФРЛААТ ОД ИСЛАМОТ

ПОКЛОН

# ЗБИРКА ТЕКСТОВИ ЗА ТЕУХИДОТ




Мухаммед ибн Сулејман ет-Темими

МАКЕДОНСКА-ИСЛАМСКА-БИБЛИОТЕКА

مكتبة الإسلامية المقدونية




Џемат-Суннах-Битола

جماعة السنة بيتولا

# ЗБИРКА ТЕКСТОВИ ЗА ТЕУХИДОТ

## ТРИ ОСНОВНИ НАЧЕЛА
## ЧЕТИРИ ВАЖНИ ПРАВИЛА
## 10 ДЕЛА КОИ ИСФРЛААТ ОД ИСЛАМ

Мухаммед ибн Сулејман
ет-Темими

**Наслов**:
Збирка на текстови за Теухидот

**Автор**:
Мухамед ибн Сулејман ет-Темими

**Преведе од Босански**:
Сеит Сејдију

**Споредуваше со оригиналот од Арапски**:
Али Шабани

**Верски Консултант**:
Али Шабани

**Јазичен Редактор:**
Сеит Сејдију

**Корица и Распоред:**
Лулзим Азири

**Прво издание:**
Тираж: 5000 Примероци



Дебар, 1439х/2018

СОДРЖИНА

# ПРЕДГОВОР

Благодарноста му припаѓа на Аллах, целле шанух, Господарот на сите светови. Нека е потполн Аллахов салават и селам на Пратеникот, на неговата чесна фамилија на сите племенити асхаби и на сите оние кои ги следат во добро до Судниот ден.

Навистина Аллах, аззе ве целл, ги создал луѓето и џинните само за да Го обожуваат, да Му бидат покорни и вистински да Го величаат, и тоа онака како што само Нему, Возвишениот Му доликува.

وَمَا خَلَقْتُ ٱلْجِنَّ وَٱلْإِنسَ إِلَّا لِيَعْبُدُونِ ﴿٥٦﴾

***„Џинните и луѓето не ги создадов освен за да ми прават ибадет.“*** (Ез-Заријат, 52)

Напротив, се освен непокорните џинни и луѓе Го велича и слави Возвишениот Аллах.

تُسَبِّحُ لَهُ ٱلسَّمَٰوَٰتُ ٱلسَّبْعُ وَٱلْأَرْضُ وَمَن فِيهِنَّ ۚ وَإِن مِّن شَىْءٍ إِلَّا يُسَبِّحُ
بِحَمْدِهِۦ وَلَٰكِن لَّا تَفْقَهُونَ تَسْبِيحَهُمْ ۗ إِنَّهُۥ كَانَ حَلِيمًا غَفُورًا ﴿٤٤﴾

***„Него Го величаат седумте небеса, и Земјата, и оние на нив; и не постои ништо што не Го велича, но вие не го разбирате величањето нивно.“*** (Ел-Исра, 44)

Вистинското величање на Аллах целле шанух, упатувајќи го секој вид ибадет и доброчинство само Нему, Величенствениот е најважниот принцип и најважниот темел на кој е изградено исправното исламско верување.

Воедно, Возвишениот Аллах нас не не оставил да лутаме во заблудите без упатство и патоказ, туку ни испратил пратеници, спуштил книги, и ги олеснил патиштата на спознавањето, како никој од нас не би имал оправдување за своите лоши дела.

Аллах аззе ве целл рекол:

رُّسُلًا مُّبَشِّرِينَ وَمُنذِرِينَ لِئَلَّا يَكُونَ لِلنَّاسِ عَلَى ٱللَّهِ حُجَّةٌۢ بَعْدَ ٱلرُّسُلِ ۚ وَكَانَ ٱللَّهُ عَزِيزًا حَكِيمًا ﴿١٦٥﴾

***„Пративме Пратеници кои радосни вести и опомени донесуваа, за луѓето, после Пратеникот, никакво оправдување пред Аллах да немаат. А Аллах е Силен и Мудар!“*** (Ен-Ниса, 165)

Секој пратеник кој Аллах го испратил го повикувал народот да Го велича и слави Возвишениот Аллах исповедувајќи Му монотеизам - *тевхид*, а воедно да се оттргне од се што е спротивно на тоа, како многубожтвото, идолотаријата, безбожтвото и сл.



وَلَقَدْ بَعَثْنَا فِى كُلِّ أُمَّةٍ رَّسُولًا أَنِ ٱعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ وَٱجْتَنِبُوا۟ ٱلطَّٰغُوتَ ﴿٣٦﴾

***„Ние на секој народ пратеник му испративме: Аллах обожувајте Го и од тагутот оттргнете се!“*** (Ен-Нахл, 36)

Имајќи го во вид спомнатото, секој муслиман и муслиманка обврзани се детално да го спознаат исламското верување, како би Го обожувале Аллах и да Му робуваат, онака како што Тој тоа го наредил во Својата Племенита Книга и преку Пратеникот

Кога периодот на мисијата на Пратеникот ﷺ и првите исправни генерации се оддалечил, незнаењето се распространило, заблудата се зголемила а повеќето луѓе се оддалечиле од верата, многу важни темели на исламското верување станале нејасни за обичниот народ, па дури и меѓу учените муслимани. Поради тоа исламските научници настојувале да го олеснат и прикажат тоа верување на поедноставен и пристапен начин на обичниот народ, кој детално не ги изучува верските науки, и на тој пат напишале многу корисни дела кои се кратки и јасни а едни од основните дела кои учењаците ги препорачуваат да се изучуваат кога се работи за акидата (исправното верување) се овие дела кои се наоѓаат пред нас а тоа се:

*Три основни начела;*

*Четири важни правила;*

*10 дела кои исфрлаат од Исламот.*

Во овие дела, авторот на поедноставен и лесен начин се осврнува на најважните прашања од исламското верување, а остава посебен впечаток и тоа што се проткаени со Курански ајети, па за секое тврдење наведен ѐ доказ од Аллаховата Книга.

Ни претставува чест и задоволство оваа кратка брошура да ја понудиме на нашиот читател, молејќи Го Возвишениот Аллах сите заедно да се окористиме од неа и својот живот да го ускладиме онака како што Аллах субханеху ве теала бара од нас.

Ова издание е збогатено со неколку кратки коментари и појаснувања од страна на Хфз. Амир Смајиќ, професор по хадис на факултетот за исламски науки во Медина, со цел полесно разбирање од страна на читателите.

Совршенството Му припаѓа само на Возвишениот Аллах, додека несовршенството е неразделна особина од човекот, па оној кој ќе воочи некакви несовршености, пропусти или грешки, нека никако не размислува за да ни укаже затоа што устрајување на грешката е недостаток, а враќањето на вистината е доблест.



Го молам Возвишениот Аллах да го направи овој скромен труд искрен, само поради Неговото задоволство и племенито лице, и со него да се окористат сите муслимани. Амин!

# الأصول الثلاثة

## (Ел-усулу селасе)

# Три Основни Начела

Мухаммед ибн Сулејман ет-Темими

بِسْمِ اللهِ الرَّحْمٰنِ الرَّحِيْمِ

**Во името на Аллах,**
**Семилосниот, Милостивиот!**

Знај, Аллах да ти се смилува, дека сме должни да научиме четири работи:

**Прва:** Знаење, под кое се подразбира да се спознае Аллах, Неговиот Пратеник ﷺ и верата Ислам со докази.[1]

**Втора:** Работа (пракса) по тоа знаење.

**Трета:** Повикување кон тоа знаење.

**Четврта:** Стрпливост на потешкотиите кои го пратат овој повик.[2]

Доказ за тоа што е спомнато претходно се зборовите на Возвишениот Аллах:

---

[1] Докази од Аллаховата книга Куранот и суннетот на Пратеникот ﷺ разбирајќи ги онака како што ги разбрале првите генерации од муслиманите.

[2] Затоа што неминовно е да не снајдат неволји и искушенија кога ќе почнеме да повикуваме кон тоа што го знаеме и тоа е Аллахов закон на земјава за Аллах да провери кој и колку е искрен во тоа што го зборува. Доказ за тоа се зборовите на Возвишениот Аллах: ***„Зарем луѓето мислат дека ќе бидат оставени на мира ако кажат: "Ние веруваме!" - и дека нема да бидат ставени на искушение? А ние во искушение ги стававме и тие пред нив, па Аллах, навистина ги знае тие што вистината ја говорат и тие што лажат."*** (Анкебут, 2-3)

وَٱلۡعَصۡرِ ١ إِنَّ ٱلۡإِنسَٰنَ لَفِي خُسۡرٍ ٢ إِلَّا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ
ٱلصَّٰلِحَٰتِ وَتَوَاصَوۡاْ بِٱلۡحَقِّ وَتَوَاصَوۡاْ بِٱلصَّبۡرِ ٣

***„Се колнам во времето, човекот навистина губи, освен тие коишто веруваат и коишто прават добри дела, и коишто едни со други си ја препорачуваат вистината, и коишто едни со други си ја препорачуваат трпеливоста.“*** (Ел-Аср, 1-3)

*Имам Шафи*, Аллах да му се смилува, рекол: „Кога Аллах би ја објавил само оваа сура како аргумент за створенијата би била доволна.“ [3]

*Имам Бухари*, Аллах да му се смилува, рекол: „Поглавје: Знаењето е пред зборовите и делата“ Доказ за ова се зборовите на Возвишениот Аллах:

فَٱعۡلَمۡ أَنَّهُۥ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا ٱللَّهُ وَٱسۡتَغۡفِرۡ لِذَنۢبِكَ ١٩

***„Знај дека нема друг Бог*** (кој со право се обожува) ***освен Аллах и барај опрост за своите гревови...“*** (Мухаммед, 19)

Па почнал со знаењето пред зборовите и делата. [4]

[3] Види *„Менакибу Шафи'и“* од Бејхеки со сличен текст *„Да би медитирале луѓето во врска со ова суре, би им била доволна.“* – [Верскиот Консултант]

[4] Прво ни наредил знаење а тоа е да спознаеме дека нема вистинско божество кое заслужува да биде обожувано освен Аллах а потоа ни наредил дело, т.е. да бараме опрост за своите гревови.



# ТРИ ВАЖНИ НАПОМЕНИ

Знај, Аллах да ти се смилува, дека на секој муслиман му е обврска *(ар.[5] фарз)* да се запознае (да научи) три работи и да работи по нив:

**Прва:**

Аллах не создал, ни дал ризк (снабдување) и не не препуштил на самите себеси туку ни испратил пратеник, па кој ќе му биде покорен ќе влезе во Џеннет а кој ќе му биде непокорен ќе влезе во Џехеннем.

Доказ за ова се зборовите на Возвишениот Аллах:

إِنَّآ أَرۡسَلۡنَآ إِلَيۡكُمۡ رَسُولٗا شَٰهِدًا عَلَيۡكُمۡ كَمَآ أَرۡسَلۡنَآ إِلَىٰ فِرۡعَوۡنَ
رَسُولٗا ١٥ فَعَصَىٰ فِرۡعَوۡنُ ٱلرَّسُولَ فَأَخَذۡنَٰهُ أَخۡذٗا وَبِيلٗا ١٦

***„Ние навистина ви пративме Пратеник за да сведочи против вас исто така како што и на фараонот Пратеник му пративме, но фараонот не го послуша Пратеникот, па со тешка казна го казнивме.“*** (Ел-Муземмил, 15-16)

[5] Арапски - Одредени термини се стандардизирани во исламот па на арапски јазик и поради тоа ке бидат спомнати со нивните арапски изрази. [Забелешка на преведувачот]

**Друга:**

Возвишениот Аллах не е задоволен во обожувањето да Му се придружи никој, било да се работи за Нему близок мелек или пратеник.

А доказ за ова се зборовите на Возвишениот Аллах:

وَأَنَّ ٱلْمَسَٰجِدَ لِلَّهِ فَلَا تَدْعُوا۟ مَعَ ٱللَّهِ أَحَدًا ﴿١٨﴾

***„Џамиите се само заради Аллах, и покрај Аллах не молете му се на никого!"*** (Ел-Џинн, 18)

***Трета:***

На оној кој му се покорува на Пратеникот ﷺ (го почитува) и верува дека нема друг Бог (кој со право се обожува) освен Аллах не му е дозволено да пријателува со оние кои му се спротивставуваат на Аллах па макар тие да се и негови најблиски.[6]

---

[6] Аллах аззе ве џелл рекол: **„О, верници, не земајте ги моите непријатели и своите непријатели за пријатели, искажувајќи кон нив наклоност, а тие ја негираат Вистината која ви доаѓа и ве изгонуваат Пратеникот и вас само затоа што во Аллах, Господарот ваш, верувате. Вие тајно љубов им подарувате, а Јас го знам и тоа што го криете и тоа што јавно го правите. А кој од вас тоа ќе го прави, па тој скршнал од Вистинскиот пат"** (Ел-Мумтехина, 1) Забрането е потполно да се уважуваат таквите луѓе, да им се поклонува љубов затоа што тие Му се спротивставуваат на Аллах, па дури тие да се и нашите најблиски, затоа што Аллах секогаш треба да ни биде на прво место, но тоа не смее да го одврати никого од советување на таквите луѓе и повикување на вистинскиот пат.



Доказ за ова се зборовите на Возвишениот Аллах:

لَّا تَجِدُ قَوْمًا يُؤْمِنُونَ بِٱللَّهِ وَٱلْيَوْمِ ٱلْءَاخِرِ يُوَآدُّونَ مَنْ حَآدَّ ٱللَّهَ
وَرَسُولَهُۥ وَلَوْ كَانُوٓا۟ ءَابَآءَهُمْ أَوْ أَبْنَآءَهُمْ أَوْ إِخْوَٰنَهُمْ أَوْ عَشِيرَتَهُمْ ۚ
أُو۟لَٰٓئِكَ كَتَبَ فِى قُلُوبِهِمُ ٱلْإِيمَٰنَ وَأَيَّدَهُم بِرُوحٍ مِّنْهُ ۖ وَيُدْخِلُهُمْ
جَنَّٰتٍ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَا ۚ رَضِىَ ٱللَّهُ عَنْهُمْ وَرَضُوا۟
عَنْهُ ۚ أُو۟لَٰٓئِكَ حِزْبُ ٱللَّهِ ۚ أَلَآ إِنَّ حِزْبَ ٱللَّهِ هُمُ ٱلْمُفْلِحُونَ ﴿٢٢﴾

***„Луѓето коишто веруваат во Аллах и во оној свет не треба да се сакаат со тие коишто на Аллах и на Пратеникот Негов им се спротивставуваат, па макар и тие да им се татковци нивни, или синови нивни, или браќа нивни, или роднини нивни. Тој на нив им всади верување во срцата нивни и со Светлото Свое ги зајакна, и Тој ќе ги воведе во џеннетските градини низ коишто реки течат, за во нив вечно да останат. Аллах е задоволен со нив, а и тие ќе бидат задоволни со Него. Тие се Аллахова партија, а навистина Аллахова партија се тие што сигурно ќе успеат."*** (Ел-Муџадела, 22)

## ПРАВОВЕРНОСТА НА ИБРАХИМ ﷺ

Знај, Аллах да те упати на покорноста кон Него дека правоверност *(ар. Ханифијје)* на верата Ибрахимова е да го обожуваш единствено Аллах искрено исповедувајќи Му ја верата. Ова Возвишениот Аллах им го наредил на сите луѓе и поради тоа ги создал, како што рекол:

وَمَا خَلَقْتُ ٱلْجِنَّ وَٱلْإِنسَ إِلَّا لِيَعْبُدُونِ ﴿٥٦﴾

***"Џинните и луѓето не ги создадов, освен за да Ме обожуваат."*** (Ез-Заријат, 56)

А зборот "обожуваат" *(ар. Ја'будун)* значи "го признаваат Алаховото единство"

Највеличествена работа која Аллах им ја наредил на луѓето е "монотеизмот" *(ар. Тевхид –* Аллахово единство) што значи да се смета дека единствено Аллах е достоен да Му се робува.

Најважна работа која Аллах ја забранил е ширкот, молење (обожување) некој друг покрај него.

Доказ за ова се зборовите на Возвишениот:

۞وَٱعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ وَلَا تُشْرِكُوا۟ بِهِۦ شَيْـًٔا ﴿٣٦﴾

***"Обожувајте Го Аллах и ништо не Му здружувајте!"*** (Ен-Ниса, 36)



## ТРИ ОСНОВНИ НАЧЕЛА

Ако некој те праша: **"Кои се тие три начела (темели) кои човекот е должен да ги познава?"**

**Одговори му:** "Робот (верникот) да Го спознае својот Господар, својата вера и својот Пратеник ﷺ."

## ПРВО НАЧЕЛО

А ако некој те праша: **Кој е твојот Господар?**

**Одговори му:** Мојот Господар е Аллах кој ме одгледа и подучи како што ги одгледа и подучи сите останати народи, со Својата милост. Јас само Него Го обожувам и покрај Него немам друго божество.

Доказ за ова се зборовите на Возвишениот Аллах:

ٱلْحَمْدُ لِلَّهِ رَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿٢﴾

***"Благодарноста Му припаѓа на Аллах, Господарот на световите."*** (Ел-Фатиха, 1)

Се освен Аллах е свет (створение) а и јас сум еден од створенијата.

Ако некој те праша: **Како го спозна својот Господар?**

**Кажи:** Преку Неговите знаци *(ар. Ајети)* и створенија. А Неговите знаци се ноќта и денот, Сонцето и Месечината. Од она што го создал се седумте небеса и седумте земји и она што е на нив и она што е меѓу нив.

Доказ за ова се зборовите на Возвишениот Аллах:

وَمِنْ ءَايَٰتِهِ ٱلَّيْلُ وَٱلنَّهَارُ وَٱلشَّمْسُ وَٱلْقَمَرُ ۚ لَا تَسْجُدُوا۟ لِلشَّمْسِ وَلَا
لِلْقَمَرِ وَٱسْجُدُوا۟ لِلَّهِ ٱلَّذِى خَلَقَهُنَّ إِن كُنتُمْ إِيَّاهُ تَعْبُدُونَ ﴿٣٧﴾

***"Меѓу доказите Негови се ноќта и денот, и Сонцето и Месечината. Не паѓајте со лицето на тло ниту на Сонцето ниту на Месечината, туку паѓајте со лицето на тло пред Аллах, Кој ги создаде, ако сакате само Него да Го обожувате."*** (Фуссилет, 37)

И Неговите зборови:

إِنَّ رَبَّكُمُ ٱللَّهُ ٱلَّذِى خَلَقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ فِى سِتَّةِ أَيَّامٍ ثُمَّ
ٱسْتَوَىٰ عَلَى ٱلْعَرْشِ ۖ يُدَبِّرُ ٱلْأَمْرَ ۖ مَا مِن شَفِيعٍ إِلَّا مِنۢ بَعْدِ إِذْنِهِۦ ۚ
ذَٰلِكُمُ ٱللَّهُ رَبُّكُمْ فَٱعْبُدُوهُ ۚ أَفَلَا تَذَكَّرُونَ ﴿٣﴾

***"Вашиот Господар е Аллах, Кој небесата и Земјата за шест дена ги создаде, а потоа над Аршот се возвиши и Кој управува. Никој нема да може да се зазема за некого, без Негово одобрение. Ете тоа е Аллах, Господарот ваш, па само Него обожувајте Го! Зошто не размислите?"*** (Ел-Араф, 54)



А Господарот е оној кој се обожава. Доказ за ова се зборовите на Возвишениот:

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ ٱعْبُدُوا۟ رَبَّكُمُ ٱلَّذِى خَلَقَكُمْ وَٱلَّذِينَ مِن قَبْلِكُمْ
لَعَلَّكُمْ تَتَّقُونَ ﴿٢١﴾ ٱلَّذِى جَعَلَ لَكُمُ ٱلْأَرْضَ فِرَٰشًا وَٱلسَّمَآءَ بِنَآءً
وَأَنزَلَ مِنَ ٱلسَّمَآءِ مَآءً فَأَخْرَجَ بِهِۦ مِنَ ٱلثَّمَرَٰتِ رِزْقًا لَّكُمْ ۖ فَلَا
تَجْعَلُوا۟ لِلَّهِ أَندَادًا وَأَنتُمْ تَعْلَمُونَ ﴿٢٢﴾

***"О, луѓе, обожувајте Го Господарот ваш Кој ве создаде и вас и тие пред вас, за да бидете богобојазни, Кој Земјата постела, а небото кров ви ги направи; Кој од небото ви го спушта дождот и со него создава плодови, снабдување за вас. Затоа не припишувајте Му здруженик на Аллах, знаејќи го тоа."*** (Ел-Бекара, 21-22)

Ибн Кесир, Аллах да му се смилува рекол:

"Оној кој ги создал сите овие работи заслужува да се обожува."

Примери на ибадети кои Возвишениот Аллах ги наредил да Му се прават се: Ислам, верување *(ар. Иман)*, искреноста *(ар. Ихсан)*, дова, страв, надеж, потпирање, желба, стравопочит, богобојазност, понизност, каење, барање помош, барање прибежиште (заштита), колење жртва, завет и други видови на ибадет кои Возвишениот ги пропишал. Сите овие облици на ибадети треба да Му бидат упатени исклучиво Нему Возвишениот.

Доказ за ова се Неговите зборови:

وَأَنَّ ٱلْمَسَٰجِدَ لِلَّهِ فَلَا تَدْعُواْ مَعَ ٱللَّهِ أَحَدًا ﴿١٨﴾

***"Џамиите се само заради Аллах, и покрај Аллах не молете му се на никого!"*** (Ел-Џинн, 18)

Оној кој ќе упати некој од овие ибадети на некој друг освен Аллах тој е многубожец (ар. *Мушрик*), и неверник (ар. *Ќафир*).

Доказ за ова се Аллаховите зборови:

وَمَن يَدْعُ مَعَ ٱللَّهِ إِلَٰهًا ءَاخَرَ لَا بُرْهَٰنَ لَهُۥ بِهِۦ فَإِنَّمَا حِسَابُهُۥ عِندَ رَبِّهِۦٓ إِنَّهُۥ لَا يُفْلِحُ ٱلْكَٰفِرُونَ ﴿١١٧﴾

***"А тој што, покрај Аллах, му се моли на друг бог, без никаков доказ за него, пред Господарот свој сметка ќе полага, и неверниците нема да се спасат."*** (Ел-Муминун, 117)

Во еден хадис стои:

(الدعاء مخ العبادة) *"Довата е срж на ибадетот"* [7]

Доказ за ова се и зборовите на Возвишениот:

وَقَالَ رَبُّكُمُ ٱدْعُونِىٓ أَسْتَجِبْ لَكُمْ ۚ إِنَّ ٱلَّذِينَ يَسْتَكْبِرُونَ عَنْ عِبَادَتِى سَيَدْخُلُونَ جَهَنَّمَ دَاخِرِينَ ﴿٦٠﴾

[7] *Бихарул-енвар*, 93/302. Со ова верзија хадисот не е сахих, но има слична верзија сахих: (( الدعاء هو العبادة )) **"Довата (молитвата), тоа е ибадет."** Го пренесува Ахмед, Бухари во *"Едебул-муфред"*, Ибн Хибан, Хаким и други. Мухадисот Насирудин Албани вели дека хадисот е сахих. – [Версиот Консултант]



***"Господарот ваш рече: "Повикајте Ме и замолете, Јас ќе ви се одѕвијам! Тие што од вообразеност не сакаат да Ме обожуваат – сигурно понижени ќе влезат во џехеннем."*** (Гафир, 60)[8]

Доказ за страв се зборовите на возвишениот:

إِنَّمَا ذَٰلِكُمُ ٱلشَّيْطَٰنُ يُخَوِّفُ أَوْلِيَآءَهُۥ فَلَا تَخَافُوهُمْ وَخَافُونِ إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ﴿١٧٥﴾

***"И не плашете се од нив, плашете се од Мене, ако сте верници."*** (Али Имран, 175)[9]

[8] Упатување дова на некој друг наместо Аллах, како што се мртвите, шејховите, евлиите, барајќи помош од нив или исполнување на некоја потреба е од најраширените дела на ширк во денешно време. Сите учењаци се сложни дека тоа е голем ширк кој го исфрла од рамките на верата неовиот сторител.

[9] Стравот од Аллах е еден од највозвишените ибадети кој робот може да го поседува, и еден од темелите на кој се засснова секој ибадет. Стравот се дели на три дела: ***Прво*** – страв од Возвишениот Аллах и Неговата казна, и знаење дека само Аллах дава ризк, сигурност, живот и смрт, па враќање кај Аллах поради тој страв и страв од тоа Аллах да не ни ги ускрати овие работи. Овој страв е пофален, а ако некој би се плашел од некој друг со овој вид на страв наместо од Аллах, би направил голем ширк. ***Второ*** – Човекот да остави нешто што му е наредено од страв од некој од луѓето, на пример да го остави намазот поради страв директорот на фирмата да не го отпушти, иако се плаши од Аллах, но поради дуњалучка корист остава нешто што Аллах строго му го наредил. Овој вид на страв е строго забранет, и оној кој ќе го направи тоа направил мал ширк кој ја намалува исправноста на неговото верување. ***Трето*** – Природен страв на човекот од нешто што се плаши, како што е страв од диви животни, од оган, од височина и сл. За овој вид на страв човекот не е одговорен затоа што тоа е вродена и природна особина на луѓето.

Доказ за надеж се зборовите на Возвишениот Аллах:

قُلْ إِنَّمَآ أَنَا۠ بَشَرٌ مِّثْلُكُمْ يُوحَىٰٓ إِلَيَّ أَنَّمَآ إِلَٰهُكُمْ إِلَٰهٌ وَٰحِدٌ فَمَن كَانَ يَرْجُواْ لِقَآءَ رَبِّهِۦ فَلْيَعْمَلْ عَمَلًا صَٰلِحًا وَلَا يُشْرِكْ بِعِبَادَةِ رَبِّهِۦٓ أَحَدًۢا ﴿١١٠﴾

***“Па кој се надева на средба со Господарот свој, нека прави добри дела и во обожувањето на Господарот свој нека не Му припишува здруженик.”*** (Ел-Кехф, 110)

Доказ за потпирање *(ар. Тевеккул)* се зборовите на Возвишениот Аллах:

وَعَلَى ٱللَّهِ فَتَوَكَّلُوٓاْ إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ﴿٢٣﴾

***“На Аллах потпрете се, ако сте верници!”*** (Ел-Маида, 23), и зборовите на Возвишениот:

وَمَن يَتَوَكَّلْ عَلَى ٱللَّهِ فَهُوَ حَسْبُهُۥٓ ﴿٣﴾

***“Тој што се потпира на Аллах, Тој му е доволен.”*** (Талак, 3)[10]

Доказ за желба, стравопочит и богобојазност се зборовите на Возвишениот Аллах:

[10] Треба да се напомене дека потпирањето на Аллах бидува кога ќе се преземаат сите причини за остварување на некоја цел. Оние кои се потпираат само на причините и тврдат дека тие презеле се што треба и ќе успеат а не се потпираат на Аллах, или пак оние кои тврдат дека се потпираат на Аллах но без да ги преземаат потребните работи за остварување на некоја цел, погрешно го сфатиле значењето на тевеккулот и прават забранeто дело во верата.



فَٱسْتَجَبْنَا لَهُۥ وَوَهَبْنَا لَهُۥ يَحْيَىٰ وَأَصْلَحْنَا لَهُۥ زَوْجَهُۥٓ إِنَّهُمْ كَانُواْ يُسَٰرِعُونَ فِى ٱلْخَيْرَٰتِ وَيَدْعُونَنَا رَغَبًا وَرَهَبًا وَكَانُواْ لَنَا خَٰشِعِينَ ﴿٩٠﴾

***“Тие се трудеа што повеќе добри дела да направат и Ни се молеа и во надеж и во страв, и кон Нас беа понизни.”*** (Ел-Енбија, 90)

Доказ за богобојазност се зборовите на Возвишениот Аллах:

إِنَّمَا ذَٰلِكُمُ ٱلشَّيْطَٰنُ يُخَوِّفُ أَوْلِيَآءَهُۥ فَلَا تَخَافُوهُمْ وَخَافُونِ إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ﴿١٧٥﴾

***“И не плашете се од нив, плашете се од Мене.”*** (Ел-Бекаре, 150)

Доказ за каење се зборовите на Аллах целле шануху:

وَأَنِيبُوٓاْ إِلَىٰ رَبِّكُمْ وَأَسْلِمُواْ لَهُۥ مِن قَبْلِ أَن يَأْتِيَكُمُ ٱلْعَذَابُ ثُمَّ لَا تُنصَرُونَ ﴿٥٤﴾

***“И вратете Му се на Господарот свој и покорете Му се пред казната да ви дојде”*** (Ез-Зумер, 54)

Доказ за барање помош од Аллах се Неговите зборови:

إِيَّاكَ نَعْبُدُ وَإِيَّاكَ نَسْتَعِينُ ﴿٥﴾

***“Само тебе Те обожаваме и само од Тебе помош бараме.”*** (Ел-Фатиха, 5)

И во хадис стои:

( ... و إذا استعنت فاستعن بالله ... )

*„Ако барате помош барајте ја од Аллах."* [11]

Доказ за барање прибежиште (заштита) се Аллаховите зборови:

قُلْ أَعُوذُ بِرَبِّ ٱلْفَلَقِ ۝١

***„Кажи: „Барам заштита кај Господарот на мугрите"*** (Ел-Фелек, 1), и зборовите на Возвишениот:

قُلْ أَعُوذُ بِرَبِّ ٱلنَّاسِ ۝١

***„Кажи: „Барам заштита кај Господарот на луѓето."*** (Ен-Нас, 1)

[11] Хадисот е сахих, го пренесува Ахмед, Тирмизи и Хаким. Барањето помош од Возвишениот Аллах е еден од најголемите ибадети на кои е заснована верата. Секој ибадет, труд и работа кои човекот ги извршува, за нив треба да се надева и да бара помош од Возвишениот Аллах. Оној кој бара помош од некој друг за работа која само Аллах може да ја изврши, како на пример барање од умрените да ни извршат некоја потреба, барање берекет од некој умрен, барање помош за бременост на гробови и од умрени, таквиот направил голем ширк, додека барањето помош од некој од луѓето за нешто што е во состојба да го изврши е дозволено, како на пример да ни помогне да сработиме некоја работа и сл. па дури ако се работи за доброчинство и покорност на Аллах, тогаш дури е тоа пофално, затоа што Аллах наредил потпомагање во доброчинство и богобојазност а забранил потпомагање во непријателство и грев.



Доказ за *барање испомош* се Аллаховите зборови:

إِذْ تَسْتَغِيثُونَ رَبَّكُمْ فَٱسْتَجَابَ لَكُمْ أَنِّى مُمِدُّكُم بِأَلْفٍ مِّنَ ٱلْمَلَٰٓئِكَةِ مُرْدِفِينَ ۝٩

***„И кога од Господарот свој помош побаравте, Тој ви се одѕва: „Ќе ви пратам на помош илјада мелеци кои едни по други ќе доаѓаат."*** (Ел-Енфал, 9)

Доказ за колење се Неговите зборови:

قُلْ إِنَّ صَلَاتِى وَنُسُكِى وَمَحْيَاىَ وَمَمَاتِى لِلَّهِ رَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ۝١٦٢

***„Кажи: „Клањањето мое, и обредите мои, иживотот мој, и смртта моја, навистина Му се посветени на Аллах, Господарот на световите. Кој нема соучесник."*** (Ел-Енам, 162-163)

Доказ за завет е ајетот:

يُوفُونَ بِٱلنَّذْرِ وَيَخَافُونَ يَوْمًا كَانَ شَرُّهُۥ مُسْتَطِيرًا ۝٧

***„Тие заветот го исполнија и се плашеа од Денот чијашто кобност ќе биде присутна насекаде"*** (Ел-Инсан, 7)

## ВТОРО НАЧЕЛО

Да се зпознае верата Ислам со докази. Тоа значи потполно предавање на Единствениот Аллах, покорувајќи Му се со послушност и да се одрекнеш од ширкот и неговите носители. Ова се состои од три степени *(ар. Мератиб):* Ислам, иман и ихсан. Секој од овие три степени има свои столбови *(ар. Рукнови)*

**Прв степен:**

***Ислам***, кој има пет руknови:

1. Сведочење дека нема друг бог (кој со право се обожува) освен Аллах и дека Мухаммед ﷺ е Аллахов Пратеник;
2. Извршување намаз;
3. Давање зекат;
4. Постење рамазан;
5. Извршување хаџ со посета на Бејтул-Харам.

Доказ за шехадетот е Куранскиот ајет:

شَهِدَ ٱللَّهُ أَنَّهُۥ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ وَٱلْمَلَٰٓئِكَةُ وَأُو۟لُوا۟ ٱلْعِلْمِ قَآئِمًۢا بِٱلْقِسْطِ ۚ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلْحَكِيمُ ﴿١٨﴾

***"Аллах сведочи дека нема друг бог освен Него, а и мелеците*** *(ангелите)* ***и учените, постапувајќи праведно. Нема друг бог освен Него, Силниот и Мудриот!"*** (Али Имран, 18)



Значењето на овој ајет е дека никој не заслужува вистински да биде обожуван освен Аллах. Зборовите ***"Ла Илахе"*** го негираат сето она што се обожава освен Него Возвишениот, а зборовите ***"Илла Аллах"*** се потврда дека единствно Тој заслужува да биде обожуван. Тој нема придружник во обожувањето како што нема придружник ниту во власта. Тумачењето кое го појаснува овој ајет се зборовите а Возвишениот Аллах:

وَإِذْ قَالَ إِبْرَٰهِيمُ لِأَبِيهِ وَقَوْمِهِۦٓ إِنَّنِى بَرَآءٌ مِّمَّا تَعْبُدُونَ ﴿٢٦﴾ إِلَّا ٱلَّذِى فَطَرَنِى فَإِنَّهُۥ سَيَهْدِينِ ﴿٢٧﴾ وَجَعَلَهَا كَلِمَةًۢ بَاقِيَةً فِى عَقِبِهِۦ لَعَلَّهُمْ يَرْجِعُونَ ﴿٢٨﴾

***"А кога Ибрахим му рече на таткото свој и на народот свој: "Јас се одрекувам од тие коишто вие ги обожувате, јас Го обожувам само Тој што ме создаде, бидејќи Тој, навистина, на Вистинскиот пат ќе ме упати." Тој ги направи зборовите на тевхидот*** *(монотеизмот)* ***трајни за потомството свое, за да се враќаат*** *(кон тие зборови)*. (Ез-Зухруф, 26-28)

И зборовите на Возвишениот:

قُلْ يَٰٓأَهْلَ ٱلْكِتَٰبِ تَعَالَوْا۟ إِلَىٰ كَلِمَةٍ سَوَآءٍۭ بَيْنَنَا وَبَيْنَكُمْ أَلَّا نَعْبُدَ إِلَّا ٱللَّهَ وَلَا نُشْرِكَ بِهِۦ شَيْـًٔا وَلَا يَتَّخِذَ بَعْضُنَا بَعْضًا أَرْبَابًا مِّن دُونِ ٱللَّهِ ۚ فَإِن تَوَلَّوْا۟ فَقُولُوا۟ ٱشْهَدُوا۟ بِأَنَّا مُسْلِمُونَ ﴿٦٤﴾

***„Кажи: „О, следбеници на Книгата, дојдете да се собереме околу зборот, и нам и вам заеднички, никого освен Аллах да не обожуваме, ништо да не Му здружуваме, и едни со други, покрај Аллах, за божества да не се сметаме!" Па ако не се согласат, вие кажете: „Бидете сведоци дека ние сме муслимани!"*** (Али Имран, 64)

Доказ за темелот на сведочењата *(ар. Шехадет)* дека Мухаммед ﷺ е Аллахов Пратеник се Аллаховите зборови:

لَقَدْ جَآءَكُمْ رَسُولٌ مِّنْ أَنفُسِكُمْ عَزِيزٌ عَلَيْهِ مَا عَنِتُّمْ حَرِيصٌ عَلَيْكُم بِٱلْمُؤْمِنِينَ رَءُوفٌ رَّحِيمٌ ﴿١٢٨﴾

***„Ви дојде Пратеник, еден од вас, тешко му е што на маки ќе паднете, едвај чека по Вистинскиот пат да тргнете, а кон верниците е благ и милостив!"*** (Ет-Теуба, 128)

Сведочењето кое потврдува дека Мухаммед ﷺ е Аллахов Пратеник значи покорност Нему во она што го наредил и верување во она што го кажал, избегнување на она што го забранил и она на што не предупредил, и обожавање на Аллах онака како што Тој пропишал и покажал.

Доказ за намазот, зекатот и тумачењето на Аллаховото единство (тевхид) се Неговите зборови:



وَمَآ أُمِرُوٓا۟ إِلَّا لِيَعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ مُخْلِصِينَ لَهُ ٱلدِّينَ حُنَفَآءَ وَيُقِيمُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ وَيُؤْتُوا۟ ٱلزَّكَوٰةَ ۚ وَذَٰلِكَ دِينُ ٱلْقَيِّمَةِ ﴿٥﴾

***„А наредено им е само Аллах да Го обожуваат, искрено, како правоверни, верата да Му ја исповедаат, и намазот*** *(молитвата)* ***да го извршуваат, и зекат да даваат; - па тоа е исправната вера!"*** (Ел-Бејјине, 5)

Доказ за пост се овие зборови на Возвишениот Аллах:

يَـٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ كُتِبَ عَلَيْكُمُ ٱلصِّيَامُ كَمَا كُتِبَ عَلَى ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِكُمْ لَعَلَّكُمْ تَتَّقُونَ ﴿١٨٣﴾

***„О, верници! Ви се пропишува пост, какошто им е пропишан и на тие пред вас, за да бидете богобојазни."*** (Ел-Бекара, 183)

А доказ за хаџ се Аллаховите зборови:

فِيهِ ءَايَـٰتٌۢ بَيِّنَـٰتٌ مَّقَامُ إِبْرَٰهِيمَ ۖ وَمَن دَخَلَهُۥ كَانَ ءَامِنًا ۗ وَلِلَّهِ عَلَى ٱلنَّاسِ حِجُّ ٱلْبَيْتِ مَنِ ٱسْتَطَاعَ إِلَيْهِ سَبِيلًا ۚ وَمَن كَفَرَ فَإِنَّ ٱللَّهَ غَنِىٌّ عَنِ ٱلْعَـٰلَمِينَ ﴿٩٧﴾

***„Аџилакот должен е да го изврши, поради Аллах, секој што е во можност да дојде до него. А тој што не верува – па, Аллах е навистина независен од световите."*** (Али Имран, 97)

**Втор степен:**

***Иман*** - се состои од седумдесет и неколку цтепени. Највисок степен се зборовите *"Ла илахе иллаллах"* а најнизок степен е да се тргне нешто од патот што смета, а и срамот е дел од иманот.

Иманот има шест столбови (ар. *Руснови*): Верување во Аллах, Неговите мелеци, Неговите Книги, Неговите Пратеници, Судниот ден, верување во одредбта (ар. *Кадерот*) на доброто и злото.

Доказ за ова се зборовите на Возвишениот:

۞لَّيْسَ ٱلْبِرَّ أَن تُوَلُّوا۟ وُجُوهَكُمْ قِبَلَ ٱلْمَشْرِقِ وَٱلْمَغْرِبِ وَلَـٰكِنَّ ٱلْبِرَّ مَنْ ءَامَنَ بِٱللَّهِ وَٱلْيَوْمِ ٱلْـَٔاخِرِ وَٱلْمَلَـٰٓئِكَةِ وَٱلْكِتَـٰبِ وَٱلنَّبِيِّـۧنَ وَءَاتَى ٱلْمَالَ عَلَىٰ حُبِّهِۦ ذَوِى ٱلْقُرْبَىٰ وَٱلْيَتَـٰمَىٰ وَٱلْمَسَـٰكِينَ وَٱبْنَ ٱلسَّبِيلِ وَٱلسَّآئِلِينَ وَفِى ٱلرِّقَابِ وَأَقَامَ ٱلصَّلَوٰةَ وَءَاتَى ٱلزَّكَوٰةَ وَٱلْمُوفُونَ بِعَهْدِهِمْ إِذَا عَـٰهَدُوا۟ ۖ وَٱلصَّـٰبِرِينَ فِى ٱلْبَأْسَآءِ وَٱلضَّرَّآءِ وَحِينَ ٱلْبَأْسِ ۗ أُو۟لَـٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ صَدَقُوا۟ ۖ وَأُو۟لَـٰٓئِكَ هُمُ ٱلْمُتَّقُونَ ﴿١٧٧﴾

***"Добродетелството не е во тоа да ги вртите вашите лица кон исток и запад, туку добродетели се тие кои веруваат во Аллах, во оној свет, во мелеците, во книгите, во веровесниците"*** (Ел-Бекара, 177)



А доказ за кадерот наоѓаме во Аллаховите зборови:

إِنَّا كُلَّ شَىْءٍ خَلَقْنَـٰهُ بِقَدَرٍ ﴿٤٩﴾

***"Ние навистина се со мерка*** *(со одредба, кадер)* ***создаваме"*** (Ел-Камер, 49)

**Трет степен:**

***Ихсан*** - се темели само на еден столб, а тој е да Го обожаваш Аллах како да Го гледаш, затоа што иако ти не Го гледаш, Тој тебе те гледа.

Потврда за ова наоѓаме во Аллаховите зборови:

إِنَّ ٱللَّهَ مَعَ ٱلَّذِينَ ٱتَّقَوا۟ وَّٱلَّذِينَ هُم مُّحْسِنُونَ ﴿١٢٨﴾

***"Аллах е навистина на страната на тие што се плашат од Аллах и што се воздржуваат од гревовите и што прават добри дела."*** (Ен-Нахл, 128)

И зборовите на Возвишениот:

وَتَوَكَّلْ عَلَى ٱلْعَزِيزِ ٱلرَّحِيمِ ﴿٢١٧﴾ ٱلَّذِى يَرَىٰكَ حِينَ تَقُومُ ﴿٢١٨﴾ وَتَقَلُّبَكَ فِى ٱلسَّـٰجِدِينَ ﴿٢١٩﴾ إِنَّهُۥ هُوَ ٱلسَّمِيعُ ٱلْعَلِيمُ ﴿٢٢٠﴾

***"И потпри се на Силниот и Милостивиот, Кој те гледа кога стануваш, и твоето наведнување меѓу тие кои чинат сецда, бидејќи Тој, навистина, се слуша и се знае."*** (Еш-Шуара, 217-220)

И зборовите на Возвишениот Аллах:

وَمَا تَكُونُ فِي شَأْنٍ وَمَا تَتْلُواْ مِنْهُ مِن قُرْءَانٍ وَلَا تَعْمَلُونَ مِنْ عَمَلٍ إِلَّا كُنَّا عَلَيْكُمْ شُهُودًا إِذْ تُفِيضُونَ فِيهِ وَمَا يَعْزُبُ عَن رَّبِّكَ مِن مِّثْقَالِ ذَرَّةٍ فِي ٱلْأَرْضِ وَلَا فِي ٱلسَّمَآءِ وَلَآ أَصْغَرَ مِن ذَٰلِكَ وَلَآ أَكْبَرَ إِلَّا فِي كِتَٰبٍ مُّبِينٍ ﴿٦١﴾

***„И што и да правиш, и што и да кажуваш од Куранот, и каква било работа да правите, Ние над вас ќе бдееме, се додека со тоа се занимавате. На Господарот твој ништо не Му е скриено ни на Земјата ни на небото, ни колку една тронка, и не постои ништо, ни помало ни поголемо од тоа, а да не е во Книгата јасна."*** (Јунус, 61)

Доказ од сунетот е познатиот хадис за Џибрил алејхи селам кој го пренесува Омер, радијаллаху анху:

"Еден ден додека седевме кај Пратеникот ﷺ се појави еден човек во изразито бели алишта, со многу црна коса, на него немаше траги од патување, а никој од нас не го познаваше, па седна кај Веровесникот ﷺ ги потпре своите колена на неговите, ги стави своите дланки на бутовите и рече: "О Мухаммеде, извести ме за исламот!' Пратеникот рече: *"Ислам е да сведочиш дека нема друг бог кој заслужува да биде обожаван освен Аллах и дека Мухаммед е Аллахов Пратеник, да извршуваш намаз, да даваш зекат, да постиш рамазан и да извршиш хаџи ако си во можност"* Човекот рече: "Вистината ја кажа" Ние се зачудивме бидејќи го праша па го потврди неговиот одговор, рекоа асхабите. Човекот пак рече: "Извести ме за иманот?" Пратеникот ﷺ рече: *"Да веруваш во Аллах, во Неговите мелеци, во Неговите книги, во Неговите пратеници, во Последниот ден и да веруваш во одредбата на доброто и злото."* Човекот рече: "Вистината ја кажа." Потоа рече: "Извести ме за ихсанот!" Пратеникот рече: *"Да го обожуваш Аллах како да Го гледаш, бидејќи ако ти Него не го гледаш, Тој тебе навистина те гледа."* Човекот рече: "Извести ме за Судниот ден!" Пратеникот ﷺ рече: *"Прашаниот не знае ништо повеќе од оној кој прашува."* Човекот пак рече: "Извести ме за неговите предзнаци!" Пратеникот ﷺ рече: *"Кога робинката ќе роди на себе господарка и кога ќе видиш голи и боси овчари, чувари на стадата, како се натпреваруваат во изградба на палати."* Потоа човекот замина а после извесно време Пратеникот ﷺ ми рече: *"О Омер, знаеш ли кој беше оној човек што прашуваше?"* Реков: "Аллах и Неговиот Пратеник најдобро знаат." Рече: *"Тој беше Џибрил, дојде да ве подучи на вашата вера."* [12]



---

[12] Муслим, бр.1

## ТРЕТО НАЧЕЛО

Спознавање на Пратеникот ﷺ. Тој е Мухаммед ибн Абдуллах ибн Абдул-Муталиб ибн Хашим. Хашим е од Курејшиите а Курејшиите се од Арапите а Арапите се потомци на Исмаил синот на Ибрахим Халил, нека е на него и на нашиот Пратеник мир и спас. Тој живеел 63 години, и тоа 40 пред пратеништвото (мисијата) и 23 години како веровесник и пратеник. Веровесник станал со објавување на ајетот *"Икре"* а пратеник со објавување на сурата *"Ел-Муддесир"*.[13]

Неговиот роден град е Мекка, а хицра направил во Медина. Аллах го испратил да предупредува на ширкот (политеизмот) и да повикува во тевхид (Аллаховото единство).

Доказ за ова се зборовите на Сезнајниот:

يَٰٓأَيُّهَا ٱلْمُدَّثِّرُ ۝١ قُمْ فَأَنذِرْ ۝٢ وَرَبَّكَ فَكَبِّرْ ۝٣ وَثِيَابَكَ فَطَهِّرْ ۝٤
وَٱلرُّجْزَ فَٱهْجُرْ ۝٥ وَلَا تَمْنُن تَسْتَكْثِرُ ۝٦ وَلِرَبِّكَ فَٱصْبِرْ ۝٧

[13] **Пратеник** *(ресул)* е човек кој Аллах целе шануху го одбрал меѓ луѓето и му спштил објава по која му било обврска да суди и да владее и бил обврзан да ги повикува на Правиот пат оние кои не ја следат таа објава и кои му се спротивставуваат, и најчесто е испратен на невернички народи. **Веровесник** *(небиј)* е човек кој Аллах целле шануху го одбрал меѓу луѓето и му наредил да повикува и да суди според шеријатот на претходниот пратеник кој бил запоставен како вид обнова на тој шеријат.



***"О ти, покриен! Стани и опоменувај!" И Господарот свој величај Го! И облеката своја исчисти ја! И стој настрана од идолите! И не прави добрина барајќи повеќе за неа! И поради Господарот свој стрпи се!*** (Ел-Мудесир, 1-2)

Т.е. **"Стани и опоменувај!"** опоменувај на опасноста од ширкот и повикувај во тевхид.

***"И Господарот свој величај Го!"*** значат: Величај Го преку извршување на Неговото единство (тевхид).

**"Облеката своја исчисти ја"** значи: исчисти ги своите дела од примеси на ширкот.

**"И стој настрана од идолите"** значи: Остави ги и огради се од нив и од оние кои им робуваат.

Тој 10 години повикувал во тевхид, после тоа е воздигнат на небесата (*Ми'рац*) каде што му се пропишани 5 дневни намази. Во Мекка клањал три години а потоа му е наредена хицра во Медина. Хицра е преселување од место на многубожство во место на Ислам.[14]

[14] За Хицра истотака се смета и преселување од неверничка земја во која е невозможно да се практикува верата, во друга неверничка земја во која е тоа овозможено, како што било тоа случај со асхабите кои направиле хицра од Мекка која тогаш била неверничка земја, во Абесинија, која истотака била неверничка земја но во неа можеле да ги применуваат исламските прописи, за разлика од Мекка.

На следбениците на овој уммет им е наредено да се селат од место каде што владее многубожтво на места каде што владее Исламот. Прописите на хиџрата се важечки се до Судниот ден, во однос на зборовите на Возвишениот Аллах:

إِنَّ ٱلَّذِينَ تَوَفَّىٰهُمُ ٱلْمَلَٰٓئِكَةُ ظَالِمِىٓ أَنفُسِهِمْ قَالُوا۟ فِيمَ كُنتُمْ ۖ قَالُوا۟ كُنَّا مُسْتَضْعَفِينَ فِى ٱلْأَرْضِ ۚ قَالُوٓا۟ أَلَمْ تَكُنْ أَرْضُ ٱللَّهِ وَٰسِعَةً فَتُهَاجِرُوا۟ فِيهَا ۚ فَأُو۟لَٰٓئِكَ مَأْوَىٰهُمْ جَهَنَّمُ ۖ وَسَآءَتْ مَصِيرًا ﴿٩٧﴾ إِلَّا ٱلْمُسْتَضْعَفِينَ مِنَ ٱلرِّجَالِ وَٱلنِّسَآءِ وَٱلْوِلْدَٰنِ لَا يَسْتَطِيعُونَ حِيلَةً وَلَا يَهْتَدُونَ سَبِيلًا ﴿٩٨﴾ فَأُو۟لَٰٓئِكَ عَسَى ٱللَّهُ أَن يَعْفُوَ عَنْهُمْ ۚ وَكَانَ ٱللَّهُ عَفُوًّا غَفُورًا ﴿٩٩﴾

***„Кога мелеците ќе им ги земаат душите на грешниците, ќе прашаат: „Што се случило со вас?" „Бевме немоќни на Земјата!" – ќе одговорат. „Зарем Аллаховата Земја не е пространа и зарем не можевте некаде да се иселите?" – ќе им кажат тие. Затоа нивното престојувалиште ќе биде џехеннемот, а тој е ужасно живеалиште! Освен за немоќните мажи, жени и деца, кои не можат да се снајдат и не можат да пронајдат излез. За нив има надеж Аллах да им прости, бидејќи Аллах ги прекрива гревовите и простува!"*** (Ен-Ниса, 97-99)

Но и поради овој ајет:



يَٰعِبَادِىَ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ إِنَّ أَرْضِى وَٰسِعَةٌ فَإِيَّٰىَ فَٱعْبُدُونِ ﴿٥٦﴾

***„О, робови Мои кои верувате, Мојата Земја е пространа, затоа само Мене обожувајте Ме!"*** (Ел-Анкебут, 56)

Ел-Бегави, Аллах да му се смилува рекол:

„Повод за објава на овој ајет се муслиманите од Мекка кои не направиле хиџра. Возвишениот Аллах ги нарекол верници."

Доказ од суннетот за хиџра се зборовите на Пратеникот ﷺ:

(لا تنقطع الهجرة حتى تنقطع التوبة و لا تنقطع التوبة حتى تطلع الشمس من مغربها)

*„Хиџрата нема да престане да важи се додека не престане да важи покајанието (ар. Тевба), а тоа нема да престане да важи се додека сонцето не излезе од Запад."*[15]

А кога се населил во Медина, наредени му се останатите прописи како што е зекатот, постот, хаџот, џихадот, езанот, наредување на добро и одвраќање од зло и другите исламски прописи. Во ова поминал десет години а потоа се преселил на Ахирет но верата со која дошол останала да трае вечно.

[15] Ахмед, бр. 16906; Ебу Давуд, бр. 2481; Бејхеки, бр. 18234 и други со веродостоен ланец на преносители.

Нема добро на кое оваа вера не упатува ниту зло на кое оваа вера на предупредува.[16]

Добрата на кои упатува се тевхидот и се она што Аллах го сака и со што е задоволен, а злото на кое предупредува е ширкот и се она што Аллах го мрази и со што не е задоволен. Аллах Сезнајниот го испратил на целиот човечки род и наредил да му се покоруваат две групи: Луѓето и Џинните.

Доказ за ова се Аллаховите зборови:

قُلْ يَـٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ إِنِّى رَسُولُ ٱللَّهِ إِلَيْكُمْ جَمِيعًا ... ﴿١٥٨﴾

***"Кажи: "О, луѓе, јас сум ви на сите вас Аллахов Пратеник."*** (Ел-Араф, 158)

[16] Во Исламот добро е се она што е со верата одредено дека е добро, а не она што луѓето сметаат дека е добро, затоа што параметрите на луѓето знаат да бидат погрешни и пореметени, па така многу работи кои верски се забранети луѓето ги сметаат дека се добри и сакаат да ги дозволат, па така на пример, многу сметаат дека е добро да се слуша музика и дека тоа опушта а тоа е верски забрането, или пак дека е лошо нешто а тоа е верски препорачано. Накратко кажано, се она што дошло во шеријатските текстови и е пропорачано или наредено тоа е добро, а она што дошло како забрането е лошо, па макар и луѓето да не ја сфаќаат суштината на тоа, како што вели Возвишениот Аллах:***"Можеби не сакате нешто, а тоа е добро за вас; можеби сакате нешто, а тоа е лошо за вас! Аллах знае, а вие не знаете."*** (Ел-Бекара, 216).



Со него Аллах ја употполнил верата, а доказ за тоа се Аллаховите зборови:

ٱلْيَوْمَ أَكْمَلْتُ لَكُمْ دِينَكُمْ وَأَتْمَمْتُ عَلَيْكُمْ نِعْمَتِى وَرَضِيتُ لَكُمُ ٱلْإِسْلَـٰمَ دِينًا ﴿٣﴾

***"Денес верата ваша ви ја усовршив и благодатта Своја спрема вас ја надополнив и задоволен Сум исламот да ви биде вера."*** (Ел-Маида, 3)

Доказ за неговата смрт се зборовите на Возвишениот Аллах:

إِنَّكَ مَيِّتٌ وَإِنَّهُم مَّيِّتُونَ ﴿٣٠﴾

***"Ти, навистина, ќе умреш, а и тие, исто така ќе умрат."*** (Зумер, 30)

Луѓето после смртта ќе бидат оживеани а доказ за тоа се зборовите на Возвишениот Аллах:

وَٱللَّهُ أَنۢبَتَكُم مِّنَ ٱلْأَرْضِ نَبَاتًا ﴿١٧﴾ ثُمَّ يُعِيدُكُمْ فِيهَا وَيُخْرِجُكُمْ إِخْرَاجًا ﴿١٨﴾

***"Аллах како и растенијата од земја ве создава, потоа во неа ве враќа и од неа сигурно ќе ве изведе."*** (Нух, 17-18)

وَلِلَّهِ مَا فِى ٱلسَّمَـٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ لِيَجْزِىَ ٱلَّذِينَ أَسَـٰٓـُٔوا۟ بِمَا عَمِلُوا۟ وَيَجْزِىَ ٱلَّذِينَ أَحْسَنُوا۟ بِٱلْحُسْنَى ﴿٣١﴾

***"А После проживувањето ќе бидат прашани за своите дела, како што се зборовите на Возвишениот Аллах: "Аллахово е се што е на небесата и на Земјата – за, според тоа што го правеле, да ги казни тие што прават зло, а со најубава награда да ги награди тиешто прават добро"*** (Ен-Нецм, 31)

Оној кој ќе го порекне проживувањето станува неверник, поради зборовите на Возвишениот Аллах:

زَعَمَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓا۟ أَن لَّن يُبْعَثُوا۟ ۚ قُلْ بَلَىٰ وَرَبِّى لَتُبْعَثُنَّ ثُمَّ لَتُنَبَّؤُنَّ بِمَا عَمِلْتُمْ ۚ وَذَٰلِكَ عَلَى ٱللَّهِ يَسِيرٌ ﴿٧﴾

***"Неверниците тврдат дека нема да бидат оживеани. Кажи: "Ќе бидете, се колнам во мојот Господар, сигурно ќе бидете оживеани, па за тоа што го правевте навистина ќе бидете известени!" – а тоа за Аллах е лесно."*** (Ет-Тегабун, 7)

Возвишениот Аллах пракал Пратеници како доносители на радосни вести и опоменувачи, а доказ за тоа се зборовите на Возвишениот Аллах:

رُّسُلًا مُّبَشِّرِينَ وَمُنذِرِينَ لِئَلَّا يَكُونَ لِلنَّاسِ عَلَى ٱللَّهِ حُجَّةٌۢ بَعْدَ ٱلرُّسُلِ ۚ وَكَانَ ٱللَّهُ عَزِيزًا حَكِيمًا ﴿١٦٥﴾



***"Пративме Пратеници кои радосни вести и опомени донесуваа, за луѓето, после Пратеникот, никакво оправдување пред Аллах да немаат.*** (Ен-Ниса, 165)

Прииот Пратеник *(Ресул)* бил Нух, ﷺ а последниот Мухаммед ﷺ според Аллаховите зборови:

﴿إِنَّآ أَوْحَيْنَآ إِلَيْكَ كَمَآ أَوْحَيْنَآ إِلَىٰ نُوحٍ وَٱلنَّبِيِّـۧنَ مِنۢ بَعْدِهِۦ ۚ وَأَوْحَيْنَآ إِلَىٰٓ إِبْرَٰهِيمَ وَإِسْمَٰعِيلَ وَإِسْحَٰقَ وَيَعْقُوبَ وَٱلْأَسْبَاطِ وَعِيسَىٰ وَأَيُّوبَ وَيُونُسَ وَهَٰرُونَ وَسُلَيْمَٰنَ ۚ وَءَاتَيْنَا دَاوُۥدَ زَبُورًا ﴿١٦٣﴾

***"Ние ти објавуваме тебе како што му објавувавме на Нух и на веровесниците по него"*** (Ен-Ниса, 163)

На секој народ на кого Аллах му испратил пратеник почнувајќи од Нух ﷺ па се до Мухаммед ﷺ неговиот пратеник му наредувал да Го обожуваат само Аллах Единствен, а им забранувал да го обожуваат тагутот.[17] Доказ за ова се зборовите на Возвишениот Аллах:

وَلَقَدْ بَعَثْنَا فِى كُلِّ أُمَّةٍ رَّسُولًا أَنِ ٱعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ وَٱجْتَنِبُوا۟ ٱلطَّٰغُوتَ ۖ ﴿٣٦﴾

---

[17] Тагут е израз за се што се обожува и велича освен Аллах целле шануху, и ги одведува луѓето од Правиот пат во заблуда, било да се работи за шејтани, неверници, сихирбази и гатачи, неправедни владатели, медиуми, закони спротивни на шеријатот и сл.

*"Ние на секој народ Пратеник му испративме: "Само Аллах обожувајте Го, а тргнете се од тагутот!"* (Ен-Нахл, 36)

Аллах им пропишал на сите луѓе одрекнување од тагутот и верување во Аллах.

Ибн Кајјим, Аллах да му се смилува вели:

"Тагут е се она во што луѓето ќе ја преминат границата при обожувањето, следењето и покорноста."

Тагути има многу, а главни предводници се пет:

1. Иблис, нека е Аллаховото проклетство над него;
2. Секој оној кого луѓето го обожаваат а тој е задоволен со тоа;
3. Оној кој другите ги повикува да го обожаваат;
4. Оној кој тврди дека знае нешто од она што Му е познато единствено на Аллах (ар. Гајб);
5. Оној кој суди по она што Аллах не го објавил.

Доказ за ова се Аллаховите зборови:

لَآ إِكْرَاهَ فِي ٱلدِّينِۖ قَد تَّبَيَّنَ ٱلرُّشْدُ مِنَ ٱلْغَيِّۚ فَمَن يَكْفُرْ بِٱلطَّٰغُوتِ وَيُؤْمِنۢ بِٱللَّهِ فَقَدِ ٱسْتَمْسَكَ بِٱلْعُرْوَةِ ٱلْوُثْقَىٰ لَا ٱنفِصَامَ لَهَاۗ وَٱللَّهُ سَمِيعٌ عَلِيمٌ ﴿٢٥٦﴾



***"Нема присилба кон верата, Вистинскиот пат јасно се разликува од заблудата! Тој што не верува во тагутот, а верува во Аллах, се држи за најцврстата врска, којашто нема да се прекине! А Аллах се слуша и се знае."*** (Ел-Бекаре, 256)

Овој ајет го појаснува значењето на ***"Ла илаха иллАллах."***

Во еден хадис стои:

(... رأس الأمر الإسلام و عموده الصلاة و ذروة سنامه الجهاد ...)

*"Круна на верите е Исламот, негов столб е намазот, а врвот е џихадот на Аллаховиот пат."* [18]

А Аллах најдобро знае!

[18] Хадисот е сахих, го пренесува Ахмед, Тирмизи, Хаким и други.

# القواعد الأربع

(Ел-каваидул ербеа)

# Четири Важни Правила

Мухаммед ибн Сулејман ет-Темими

بِسْمِ اللهِ الرَّحْمٰنِ الرَّحِيْمِ

**Во името на Аллах, Семилосниот, Милостивиот!**

Аллах Племенитиот, Господарот на Аршот Виченствен го молам да биде твој заштитник на дуњалукот и на ахирет и да те направи корисен каде и да бидеш.

Го молам, Возвишениот, да те направи од оние кои се благодарни на благодатите, стрпливи на искушенијата и кои бараат опрост после направениот грев, затоа што, навистина, тие три особини се водич кон вистинската среќа.

Знај Аллах да те упати да Му бидеш покорен, дека правоверност *(ар. Ханифијје)* на верата Ибрахимова ﷺ е да Го обожуваш само Аллах, Единствениот, искрено исповедувајќи Му ја верата. Тоа Аллах џелле шануху им го наредил на сите луѓе и поради тоа ги создал, како што рекол Возвишениот Аллах:

وَمَا خَلَقْتُ ٱلْجِنَّ وَٱلْإِنسَ إِلَّا لِيَعْبُدُونِ ۝٥٦

***"Џинните и луѓето не ги создадов освен за да ми прават ибадет."*** (Ез-Заријат, 56)

Па кога спозна дека Аллах те создал само за да Му правиш ибадет тогаш мораш да знаеш дека ибадетот не е ибадет освен со извршување со тевхид (монотеизам) исто како што намазот не се смета исправен без претходна чистота – абдест. Кога ширкот ќе се измеша со тевхидот ја расипува, исто како што губењето абдест ја расипува чистотата за намаз.

Откако спозна дека ширкот ја расипува исправноста на ибадетот, ако се помеша со него, го уништува делото и претставува причина да неговиот сторител вечно остане во Огнот, тогаш сигурно знаеш дека тоа е најважното нешто кое ти е обврска да го спознаеш и научиш.

Се надевам дека Возвишениот Аллах ќе те спаси и извлече од заплетканананата мрежа наречена ширк, а за која Аллах џелле шанух вели:

إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَغْفِرُ أَن يُشْرَكَ بِهِۦ وَيَغْفِرُ مَا دُونَ ذَٰلِكَ لِمَن يَشَآءُ ... ﴿١١٦﴾

***"Аллах, навистина, нема да прости некој да Му се здружува, а кому сака ќе прости се освен тоа. ..."*** (Ен-Ниса, 116)



## ПРВО ПРАВИЛО

Обврска ти е да знаеш дека неверниците против кои се борел Аллаховиот Пратеник ﷺ признавале дека Аллах џелле шануху, е оној кој создава, опскрбува и во чии раце е цела одредба, ама тоа убедување не ги вовело во Ислам. Доказ за тоа се Аллаховите зборови:

قُلْ مَن يَرْزُقُكُم مِّنَ ٱلسَّمَآءِ وَٱلْأَرْضِ أَمَّن يَمْلِكُ ٱلسَّمْعَ وَٱلْأَبْصَٰرَ وَمَن يُخْرِجُ ٱلْحَىَّ مِنَ ٱلْمَيِّتِ وَيُخْرِجُ ٱلْمَيِّتَ مِنَ ٱلْحَىِّ وَمَن يُدَبِّرُ ٱلْأَمْرَ فَسَيَقُولُونَ ٱللَّهُ فَقُلْ أَفَلَا تَتَّقُونَ ﴿٣١﴾

***"Запрашај: "Кој ве храни од небото и од земјата, чие дело се слухот и видот, кој го создава живото од неживото, а го претвора живото во неживо, и кој управува со се?" – "Аллах!", ќе кажат тие, а ти кажи: "Па зошто тогаш не се плашите од Него?"*** (Јунус, 31)

## ВТОРО ПРАВИЛО

Споменатите неверници кажувале:

"Ние не се молевме на киповите ниту ги повикувавме освен затоа што од нив баравме приближување до Аллах и да се завземаат за нас кај Него."

Доказ за тоа дека барале само да ги приближат до Аллах се Неговите зборови:

أَلَا لِلَّهِ ٱلدِّينُ ٱلْخَالِصُ ۚ وَٱلَّذِينَ ٱتَّخَذُوا۟ مِن دُونِهِۦٓ أَوْلِيَآءَ مَا نَعْبُدُهُمْ إِلَّا لِيُقَرِّبُونَآ إِلَى ٱللَّهِ زُلْفَىٰٓ إِنَّ ٱللَّهَ يَحْكُمُ بَيْنَهُمْ فِى مَا هُمْ فِيهِ يَخْتَلِفُونَ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَهْدِى مَنْ هُوَ كَـٰذِبٌ كَفَّارٌ ﴿٣﴾

***"Искреното практикување на верата е долг кон Аллах! А на тие што покрај Него земаат други за заштитници: "Ние ги обожуваме само за да не приближат што поблиску до Аллах" – Аллах ним, навистина, ќе им пресуди за тоа за кое што тие не се согласуваа. Аллах нема да го упати на Вистинскиот пат тојшто е лажливец и неверник."*** (Ез-Зумер, 3)

Доказ дека од нив барале шефа'ат (завземање, заговарање, посредништво) се Аллаховите зборови:

وَيَعْبُدُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ مَا لَا يَضُرُّهُمْ وَلَا يَنفَعُهُمْ وَيَقُولُونَ هَـٰٓؤُلَآءِ شُفَعَـٰٓؤُنَا عِندَ ٱللَّهِ ۚ ... ﴿١٨﴾

***"Тие, покрај Аллах, ги обожуваат тие кои не можат да им наштетат ниту пак можат каква било корист да им донесат, и велат: "Ова се нашите заземачи кај Аллах." ..."*** (Јунус, 18)

А шефа'атот се дели на два вида:

**Прв вид:** Непотврден и забранет шефа'ат, а тоа е секој шефа'ат кој се бара од некој друг а



не од Аллах џелле шануху, а кој не е во состојба да го исполни никој освен Него.[19]

Доказ за тоа се Аллаховите зборови:

يَـٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ أَنفِقُوا۟ مِمَّا رَزَقْنَـٰكُم مِّن قَبْلِ أَن يَأْتِىَ يَوْمٌ لَّا بَيْعٌ فِيهِ وَلَا خُلَّةٌ وَلَا شَفَـٰعَةٌ ۗ وَٱلْكَـٰفِرُونَ هُمُ ٱلظَّـٰلِمُونَ ﴿٢٥٤﴾

***"О, верници, дајте дел од тоа со што Ние ве снабдуваме, пред да дојде Денот кога нема да има ни откупи, ниту пријателства, ниту посредништва! А неверниците се навистина неправедни!"*** (Ел-Бекара, 254)

---

[19] Под спомнатото спаѓа и барање шефа'ат од Пратеникот ﷺ со зборовите: *"Шефа'ат, ја ресулаллах!"* или од некои шејхови, евлии и други, што е присутно кај голем број од народот кои се поведуваат за своите залутани предводници. Шефа'атот е само Аллахово право и не е дозволено да се бара од никој друг освен од Аллах. Доказ за тоа е ајетот: **"Кажи: "Никој не може без Негова дозвола да посредува, власта на небесата и на Земјата е Негова, а потоа Нему ќе Му се вратите."** (Ез-Зумер, 44).

Кога станува збор за ***Шефа'атот*** на Пратеникот ﷺ на Судниот ден, тоа е еден вид чест која Аллах џелле шануху сака да му ја укаже на Својот одбран роб пред останатите створенија, поради големиот степен кој го поседува кај Него. Самиот Аллахов Пратеник ﷺ не е во состојба да се завземе за никого кај Аллах џелле шануху, додека Аллах не му дозволи и додека не биде задоволен со оној за кого се завзема. Оној кој сака да го заслужи шефа'атот на Аллаховиот Пратеник ﷺ нека се покорува на Возвишениот Аллах и на Неговиот Пратеник ﷺ и нека директно Го моли Аллах да го Направи Пратеникот ﷺ негов завземач на Судниот ден.

**Втор вид:** Потврден и дозволен шефа'ат, а тоа е секој шефа'ат кој се бара од Аллах Возвишениот.

Секој шефаатџија е почестен со тоа завземање, но оној за кого се прави шефа'ат мора да биде од категоријата на оние со чии зборови и дела е задоволен Возвишениот Аллах, а и покрај тоа, нема да може за него да се завзема се додека Возвишениот Аллах тоа не го дозволи. Доказ за тоа се зборовите на Аллах џелле шануху:

... مَن ذَا ٱلَّذِى يَشْفَعُ عِندَهُۥٓ إِلَّا بِإِذْنِهِۦ ۚ... ﴿٢٥٥﴾

***"Кој може кај Него да се зазема освен со Негова дозвола?!"*** (Ел-Бекара, 255)

## ТРЕТО ПРАВИЛО

Аллаховиот Пратеник ﷺ кога почнал со веровесничката мисија, ги затекнал луѓето како прават различни видови на ибадети. Некои од нив обожувале мелеци, други веровесници и добри луѓе, некои пак дрва и камења, други Сонцето и Месечината. Тој ﷺ им објавил војна, се борел против нив и не правел меѓу нив разлика.[20]

---

[20] Нема разлика меѓу оние кои обожуваат камења, дрва, гробови, шејхови, мелеци, добри луѓе и сл. Сите тие се многубожци и вечно ќе останат во Огнот ако пред смртта не се покаат и секој вид на ибадет го насочат само на Возвишениот Аллах.



Доказ за тоа се Аллаховите зборови:

وَقَٰتِلُوهُمْ حَتَّىٰ لَا تَكُونَ فِتْنَةٌ وَيَكُونَ ٱلدِّينُ لِلَّهِ ۖ فَإِنِ ٱنتَهَوْا۟ فَلَا عُدْوَٰنَ إِلَّا عَلَى ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿١٩٣﴾

***"И борете се против нив се додека исчезне идолопоклонството и додека Аллаховата вера да може слободно да се исповеда. Па ако престанат, тогаш непријателството престанува, а единствено против насилниците останува"*** (Ел-Бекаре, 193)

Доказ дека е забрането да се обожуваат Сонцето и Месечината се Аллаховите зборови:

وَمِنْ ءَايَٰتِهِ ٱلَّيْلُ وَٱلنَّهَارُ وَٱلشَّمْسُ وَٱلْقَمَرُ ۚ لَا تَسْجُدُوا۟ لِلشَّمْسِ وَلَا لِلْقَمَرِ وَٱسْجُدُوا۟ لِلَّهِ ٱلَّذِى خَلَقَهُنَّ إِن كُنتُمْ إِيَّاهُ تَعْبُدُونَ ﴿٣٧﴾

***"Меѓу доказите Негови се ноќта и денот, и Сонцето и Месечината. Не паѓајте со лицето на тло ниту на Сонцето ниту на Месечината, туку паѓајте со лицето на тло пред Аллах, Кој ги создаде, ако сакате само Него да Го обожувате."*** (Фуссилет, 37)

Доказ дека е забрането да се обожуваат мелеците се зборовите на Возвишениот Аллах:

وَلَا يَأْمُرَكُمْ أَن تَتَّخِذُوا۟ ٱلْمَلَٰٓئِكَةَ وَٱلنَّبِيِّۦنَ أَرْبَابًا ۗ أَيَأْمُرُكُم بِٱلْكُفْرِ بَعْدَ إِذْ أَنتُم مُّسْلِمُونَ ﴿٨٠﴾

***"Тој не ви наредува мелеците и веровесниците за господари да ги сметате! Зарем да ви нареди неверство откако веќе сте станале муслимани?"*** (Али Имран, 80)

Доказ дека е забрането да се обожуваат веровесниците се Аллаховите зборови:

وَإِذْ قَالَ ٱللَّهُ يَٰعِيسَى ٱبْنَ مَرْيَمَ ءَأَنتَ قُلْتَ لِلنَّاسِ ٱتَّخِذُونِى وَأُمِّىَ إِلَٰهَيْنِ مِن دُونِ ٱللَّهِ ۖ قَالَ سُبْحَٰنَكَ مَا يَكُونُ لِىٓ أَنْ أَقُولَ مَا لَيْسَ لِى بِحَقٍّ ۚ إِن كُنتُ قُلْتُهُۥ فَقَدْ عَلِمْتَهُۥ ۚ تَعْلَمُ مَا فِى نَفْسِى وَلَآ أَعْلَمُ مَا فِى نَفْسِكَ ۚ إِنَّكَ أَنتَ عَلَّٰمُ ٱلْغُيُوبِ ﴿١١٦﴾

***"А кога Аллах ќе рече: "О, Иса, сине Мерјемин, ти ли им говореше на луѓето: "Прифатете ме мене и мајката моја како две божества покрај Бог?" – тој ќе рече: "Чист си Ти од тоа! Мене не ми доликува да зборувам за тоа што немам право. Ако тоа јас сум го говорел, Ти тоа веќе го знаеш;Ти знаеш што знам јас, а јас не знамшто знаеш Ти; Само Ти, Единиот, знаеш се што е скриено!"*** (Ел-Маида, 116)

Доказ дека е забрането да се обожуваат добрите луѓе се Аллаховите зборови:

أُو۟لَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ يَدْعُونَ يَبْتَغُونَ إِلَىٰ رَبِّهِمُ ٱلْوَسِيلَةَ أَيُّهُمْ أَقْرَبُ وَيَرْجُونَ رَحْمَتَهُۥ وَيَخَافُونَ عَذَابَهُۥٓ ۚ إِنَّ عَذَابَ رَبِّكَ كَانَ مَحْذُورًا ﴿٥٧﴾



***"Тие на кои што овие им се молат, самите бараат начин како што повеќе да Му се приближат на својот Господар, и се надеваат на милоста Негова и се плашат од казната Негова. А од казната на Господарот твој секој треба да се чува."*** (Ел-Исра, 57)

Доказ дека е забрането да се обожуваат дрвата и камењата се зборовите на Возвишениот Аллах:

أَفَرَءَيْتُمُ ٱللَّٰتَ وَٱلْعُزَّىٰ ﴿١٩﴾ وَمَنَوٰةَ ٱلثَّالِثَةَ ٱلْأُخْرَىٰ ﴿٢٠﴾

***"Што велите за Лат и Узат и за Менат, третата најмалку ценета?"*** (Ен-Нецм, 19-20)

Доказ за тоа е истотака и хадисот од Ебу Векид ел-Лејси радијаллаху анху во кој вели:

*"Тргнавме со Аллаховиот Пратеник ﷺ во поход на Хунејн, а само што го напуштивме куфрот (неверувањето). Мушриците имаа лотосово дрво кај кое го клесале и беселе своето оружје, кое се викаше Зату-енваф. Додека одевме со Пратеникот ﷺ поминавме покрај едно лотосово дрво, па му рековме: "Аллахов Пратенику! Ајде и ние да имаме дрво Зату-енват, како што имаат и мушриците?* [21]

---

21 Мушриците покрај тоа дрво ги правеле своите оружја и ги беселе на него, барајќи берекет од него, верувале дека дрвото може да им донесе некаква корист или да им оттргне некоја штета.

*Аллаховиот Пратеник ﷺ на тоа одговорил: "Аллаху Екбер – Аллах е најголем! Навистина тоа се обичаи! Се колнам во Оној во чии раце е мојава душа, вие рековте исто како што му рекле Израелчаните на Муса:* ***"И Ние синовите Израилови преку морето ги пренесовме, па тие наидоа на народ кој се клањаше на идолите свои. „О, Муса,“ – рекоа тие – "направи ни и ти нам божество какошто и тие имаат божества!" – "Вие сте, навистина, народ кој нема памет!" – рече тој."*** *(Ел-Араф, 138) Вие навистина ќе ги следите обичаите на оние кои биле пред вас."*[22] [23]

---

[22] Тирмизи, бр. 2180; Ибн Хиббан, бр. 6702, веродостоен.

[23] Иако тие не барале божество покрај Аллах џелле шануху да го обожуваат, Аллаховиот Пратеник ﷺ ги известил дека барање берекет од дрвото го прави тоа дрво божество кое се обожава освен Аллах, иако тие сами не го нарекувале божество. Хадисот јасно упатува дека врзување на срцето за дрва, камења, хамајлии, и разни работи е ширк, туку срцето треба да се врзува само за Аллах џелле шануху. Ако човекот смета дека овие работи сами по себе штитат или даваат берекет тоа голем ширк кој неговиот сторител го исфрла од рамките на верата, а ако смета дека Аллах е тој кој штити и дава берекет или отсранува некаква штета, а овие работи се само пат да се стигне до тоа, тогаш тоа е мал ширк кој неговиот сторител не го исфрла од верата, но е еден од најголемите гревови кои може да се направат.



# ЧЕТВРТО ПРАВИЛО

Ширкот кој мушриците го прават во денешно време е поголем и поопасен од ширкот кој го правеле мушриците во првото време. Мушриците во првото време правеле ширк кога би биле во изобилство и благодати, а кога би биле бо потешкотии искрено Го обожувале Аллах, додека мушриците во денешно време непрестано прават ширк, било да се во леснотија или во потешкотија.[24]

Доказ за тоа се зборовите на Возвишениот Аллах:

فَإِذَا رَكِبُوا۟ فِى ٱلْفُلْكِ دَعَوُا۟ ٱللَّهَ مُخْلِصِينَ لَهُ ٱلدِّينَ فَلَمَّا نَجَّىٰهُمْ إِلَى ٱلْبَرِّ إِذَا هُمْ يُشْرِكُونَ ﴿٦٥﴾

***"Кога со бродот ќе запловат, искрено Му се молат на Аллах, а кога Тој до копното ќе ги донесе, одеднаш Нему други за рамни Му здружуваат"*** (Ел-Анкебут, 65)

Аллах најдобро знае, и нека е салават и селам на Неговиот Пратеник Мухаммед, неговата чесна фамилија и на сите негови асхаби.

---

[24] Оние кои обожуваат гробови, турбиња, евлии, разни кукли и сл. и кога имаат потешкотија од овие работи бараат помош и прават ширк, а не бараат помош и заштита од Аллах.

# نَوَاقِضُ الْإِسْلَام

# (Невакидул Ислам)

# Дела кои го поништуваат Исламот

Мухаммед ибн Сулејман ет-Темими

بِسْمِ اللهِ الرَّحْمٰنِ الرَّحِيْم

**Во името на Аллах, Семилосниот, Милостивиот!**

Знај, Аллах да ти се смилува, дека има десет дела кои го поништуваат и го рушат човековиот Ислам.[25]

## ПРВО ДЕЛО

Ширк во обожување на Аллах џелле шануху. Возвишениот Аллах рекол:

---

[25] Делата кои го уништуваат Исламот во суштина можат да бидат повеќе од 10. Некои учењаци спомнуваат дури 400 дела кои исфрлаат од вера, некои спомнале 90, но сепак повеќето се враќаат во основа на овие 10, а Аллах најдобро знае. Познавањето на овие дела е многу важно за секој муслиман, како би се сочувал од нив, а и другите да ги предупреди на нив, затоа што ако муслиманот не ги познава овие работи може лесно да западне во некоја од нив. Истотака треба да се напомене дека не се спушта текфир на секој поединец кај кого ќе се најде некое од овие дела, туку овие се општи дела кои го рушат исламот и кои човекот треба да ги изучува првенствено за да се сочува себеси, а не за да ги спушта прописите на другите, затоа што за текфирот треба детално да се познаваат неговите прописи, за што ќе стане збор на крајот на ова дело.

إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَغْفِرُ أَن يُشْرَكَ بِهِۦ وَيَغْفِرُ مَا دُونَ ذَٰلِكَ لِمَن يَشَآءُ ۚ وَمَن
يُشْرِكْ بِٱللَّهِ فَقَدْ ضَلَّ ضَلَٰلًۢا بَعِيدًا ﴿١١٦﴾

***"Аллах, навистина, нема да прости некој да Му се здружува, а кому сака ќе прости се освен тоа. А далеку заталкал тој што на Аллах Му припишува здруженик."*** (Ен-Ниса, 116)

لَقَدْ كَفَرَ ٱلَّذِينَ قَالُوٓا۟ إِنَّ ٱللَّهَ هُوَ ٱلْمَسِيحُ ٱبْنُ مَرْيَمَ ۖ وَقَالَ ٱلْمَسِيحُ
يَٰبَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ٱعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ رَبِّى وَرَبَّكُمْ ۖ إِنَّهُۥ مَن يُشْرِكْ بِٱللَّهِ فَقَدْ
حَرَّمَ ٱللَّهُ عَلَيْهِ ٱلْجَنَّةَ وَمَأْوَىٰهُ ٱلنَّارُ ۖ وَمَا لِلظَّٰلِمِينَ مِنْ أَنصَارٍ ﴿٧٢﴾

***"Кој на Аллах ќе Му припишува здруженик, Аллах ќе му го забрани влезот во џеннетот и неговото живеалиште ќе биде џехеннемот; а на злосторниците нема никој да им помогне!"*** (Ел-Маида, 72)

Во ширк спаѓа и принесување жртва на некој друг освен Аллах, како на џинн или на гроб.

## ВТОРО ДЕЛО

Оној кој меѓу себе и Аллах џелле шануху ќе земе посредници кои ги повикува, моли, од кои бара шефа'ат (завземање) и на кои се потпира, направил неверство по консензус (едногласен



став) на исламските научници.[26]

## ТРЕТО ДЕЛО:

Оној кој не ги смета мушриците неверници, или се сомнева во нивното неверство, или смета дека нивната вера е исправна, направил неверство.[27]

## ЧЕТВРТО ДЕЛО:

Оној кој смета дека постои упатство освен упатството на Мухаммед ﷺ кое е подобро и попотполно од неговото упатство, или мисли дека нечија пресуда е подобра од неговата пресуда,

---

[26] На Аллах, Господарот на сите светови не Му се потребни посредници меѓу Него и Неговите робови, затоа што Тој се слуша и се подробно гледа и добро е запознат со Своите робови и со она што го прават од добрите или лоши дела. Возвишениот Аллах вели: ***"А кога робовите Мои ќе те прашаат за Мене, Јас сум, сигурно, блиску: се одѕивам на молбата на молителот кога ќе Ме замоли. Затоа, нека се одѕвијат тие на Мојот повик и нека веруваат во Мене, за да бидат на Вистинскиот пат."*** (Ел-Бекара, 186)

[27] Аллах има објавено толку ајети во Неговата книга каде кажува за мушриците дека се неверници, па човек не смее никако да смета дека тие не се неверници затоа што на тој начин Му се спротивставува на Аллах и не верува во неговите зборови. Важно е да се напомене дека овој пропис се однесува само на неверниците во чие неверство нема сомнеж, како што се христијаните, евреите, огноверците, мушриците од Мекка, керамитите, батиниите и др. Додека оној кој се сомнева во неверството на некој околу чие неверство постои разединување меѓу исламските научници, како што е оставачот на намазот, оној кој не суди по Аллаховиот закон *(шеријат)* и сл. таквиот не е неверник.

како оној кој ќе му даде предност на судот над тагутот над неговиот суд, таквиот е неверник.[28]

---

[28] Оној кој смета дека нечија пресуда е подобра и поисправна од Аллаховата пресуда и пресудата на Неговиот Пратеник ﷺ е неверник по консензус на исламските учењаци, како и оној кој им дава предност на тагутските, невернички, лаички и други закони над законот на Господарот на сите светови, кој е најдобар и најправеден судија. Исто така неверник е и оној кој ќе го потисне Аллаховиот закон и ќе го замени со друг закон, а сеедно дали тој закон го смета за подобар, или на ист степен или полош од Шеријатот, и сеедно дали таа постапка ја смета за дозволена или забранета. Аллах Возвишениот рекол: ***"А тие што не судат според тоа што Аллах го објавил, тие се вистински неверници!"*** (Ел-Маида, 44), и зборовите на Аллах: ***"Зарем не ги гледаш тие што тврдат дека веруваат во тоа што ти се објавува тебе и во тоа што е објавено пред тебе, како сакаат пред тагутот да им се суди, иако им е наредено да не веруваат во него? А шејтанот сака само во голема заблуда да ги наведе!"*** (Ен-Ниса, 60)
Кога станува збор за оној кој не суди по Аллаховиот закон, но смета дека е обврска да суди по него и забрането е да се суди по други закони, и дека оној кој суди по други закони грешен кај Аллах, но поради страстите или некоја дуњалучка корист не суди по Аллаховиот закон, околу таквата личност исламските учењаци се разединиле дали е неверник или не. Дел од учењаците кажуваат дека таквата личност не е неверник и дека тоа дело се смета мало неверство кое не го исфрла од верата, се додека не го охалали (дозволи) судењето по други закони, додека друг дел од учењаците сметаат дека ова е големо неверство кое исфрла од верата, освен ако во основа суди по Аллаховиот закон, но во одредени ситуации или поединечни пресуди понекогаш пресуди спротивно на вистината тогаш се смета за мало неверство, кое е голем грев и очигледна непокорност на Возвишениот Аллах, но не исфрла од верата. Другото мислење е поблиску до вистината, а Аллах најдобро знае. (Ибн Тејмијје, *Мецму'ул фетава* 5/130, 35/388; Ибн Ибрахим, *Мецму'ул фетава* 12/280; Салих ел-Февзан, *Акидету тевхид*, стр. 146-148).
Оној кој смета дека Аллаховиот суд е единствен исправен суд, и дека не е дозволено да се суди освен по него и се залага за негово воспоставување и примена колку што е во можност, но не е во можност да суди по него од одредени причини, како што е оправдан страв, немоќ и сл. таквиот не е неверник како што појасниле шејхул-ислам Ибн Тејмијје и други, а



## ПЕТТО ДЕЛО:

Кој презира нешто од она со што дошол Аллаховиот Пратеник па макар и да работи според тоа, направил неверство.[29]

## ШЕСТО ДЕЛО:

Оној кој ќе се исмејува и изигрува со нешто од верата со која дошол Аллаховиот Пратеник ﷺ или со нешто од Аллаховата награда или казна, направил неверство.

Доказ за тоа се Аллаховите зборови:

وَلَئِن سَأَلْتَهُمْ لَيَقُولُنَّ إِنَّمَا كُنَّا نَخُوضُ وَنَلْعَبُ ۚ قُلْ أَبِاللَّهِ وَآيَاتِهِ
وَرَسُولِهِ كُنتُمْ تَسْتَهْزِئُونَ ﴿٦٥﴾ لَا تَعْتَذِرُوا قَدْ كَفَرْتُم بَعْدَ إِيمَانِكُمْ ۚ
إِن نَّعْفُ عَن طَائِفَةٍ مِّنكُمْ نُعَذِّبْ طَائِفَةً بِأَنَّهُمْ كَانُوا مُجْرِمِينَ ﴿٦٦﴾

***"А ако ги запрашаш, тие сигурно ќе кажат: "Ние само разговаравме и се забавувавме." Кажи: "Зарем не Му се потсмевавте на Аллах, и на зборовите Негови, и на Пратеникот Негов?" Не извинувајте се! Јасно е дека сте неверници, а***

---

Аллах најдобро знае. (*Мецму'ул фетава, 19/216-219*).

[29] ***"Така ќе биде затоа што го следеа тоа коешто го предизвикува Аллаховиот гнев, а тоа од коешто Тој е задоволен го презираа; Тој делата нивни ќе ги поништи."*** (Мухаммед, 28)

***тврдевте дека сте верници. Ако на некого од вас му простиме, другите ќе ги казниме затоа што се виновници.”*** (Ет-Теуба, 65-66) [30]

## СЕДМО ДЕЛО:

Бавење со сихр (магија). Во ова спаѓа сихр со кој се раздвојуваат или спојуваат сопружници. Оној кој тоа ќе го прави или со тоа биде

[30] Абдуллах ибн Омер радијаллаху анху рекол: “Некој човек на една од седенките при походот на Тебук, рече: “Навистина немам видено некој да е сличен на овие наши карии (учачи). Немам видено полакоми стомаци, полажливи јазици и поголеми кукавици при средба со непријателот од нив.” Некој од присутните асхаби му одговорил: “Излажа! Навистина ти си мунафик (лицемер)! Ќе го известам за ова Аллаховиот Пратеник ﷺ.” Таа вест стигнала до Пратеникот ﷺ а тогаш е спуштена и објава. Ибн Омер радијаллаху анху вели: “Го видов оној човек кој тоа го рече обесен за уздата на камилата на Пратеникот ﷺ додека камчињата му правеа рани по нозете, како му вели: “О Аллахов Пратенику! Навистина ние само разговаравме и се забавувавме!” а Аллаховиот Пратеник ﷺ не му одговори на тоа освен со ајетот: **“Зарем не Му се потсмевавте на Аллах, и на зборовите Негови, и на Пратеникот Негов?”** Не извинувајте се! Јасно е дека сте неверници, а тврдевте дека сте верници.” (Ова предание го забележиле Ибн Џерир ет-Табери, 14-333, Ибн Еби Хатим, 7/313 и други со добар ланец на преносители) Аллах објавил ајет дека овие луѓе се неверници само затоа на шега зборувале и се исмејувале со кариите (учачите), а што е тогаш со оние кои се исмејуваат со Аллаховите зборови, со неговите награди и казни кои се спомнати, кои се исмејуваат со суннетот на Пратеникот ﷺ? За нив е уште пострашна опомената.



задоволен, направил неверство.

Доказ за тоа се Аллаховите зборови:

وَمَا كَفَرَ سُلَيْمَٰنُ وَلَٰكِنَّ ٱلشَّيَٰطِينَ كَفَرُواْ يُعَلِّمُونَ ٱلنَّاسَ
ٱلسِّحْرَ وَمَآ أُنزِلَ عَلَى ٱلْمَلَكَيْنِ بِبَابِلَ هَٰرُوتَ وَمَٰرُوتَۚ وَمَا يُعَلِّمَانِ
مِنْ أَحَدٍ حَتَّىٰ يَقُولَآ إِنَّمَا نَحْنُ فِتْنَةٌ فَلَا تَكْفُرْۖ ... ﴿١٠٢﴾

***“А Сулејман не беше неверник, туку неверници се шејтаните кои ги подучуваат луѓето за магиите во Вавилон, на Харут и Марут, а тоа не им беше објавено на двајцата мелеци. Тие двајца никого не поучуваа се додека не му кажеа: “Ние само искушуваме, а ти немој да бидеш неверник! ...”*** (Ел-Бекара, 102) [31]

[31] Сихр е секој таен и непознат вид на лечење или предизвикување на болест преку изучување, гатање, записи, треви и сл. што ги користат сихирбазите како на тајновит начин би помогнале или би наштетиле на некоја личност. За сихр истотака се смета и секој вид магија која ја извртува стварноста во очите на луѓето. Сихирбаз е оној кој работи со сихр и го прави преку соработка со шејтаните и расипаните џинни, кои му се покоруваат и помагаат, но за возврат од него бараат да прави некои дела кои се одвратни кај Аллах, како што е правење сеџде на шејтаните, или фрлање на Мусхафот во нечисти места, или псуење на Аллах аззе ве џелл и сл. Секој вид бавење со сихр било да го прави, или да подучува, или да е задоволен е јасно неверство во Возвишениот Аллах и очигледно отпадништво од верата! Истиот пропис важи и за сите видови на гатачи, врачари, оние кои ја предвидуваат судбината и слични на нив, кои преку џинните, шејтаните, звездите и одредени природни појави известуваат за иднината, за изгубени работи и сл. Возвишениот Аллах рекол: ***“Кажи:***

## ОСМО ДЕЛО:

Потпомагање и поддржување на мушриците против муслиманите е неверство, а доказ за тоа се Аллаховите зборови:

﴿يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ لَا تَتَّخِذُواْ ٱلۡيَهُودَ وَٱلنَّصَٰرَىٰٓ أَوۡلِيَآءَۘ بَعۡضُهُمۡ أَوۡلِيَآءُ بَعۡضٖۚ وَمَن يَتَوَلَّهُم مِّنكُمۡ فَإِنَّهُۥ مِنۡهُمۡۗ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَهۡدِي ٱلۡقَوۡمَ ٱلظَّٰلِمِينَ ٥١﴾

***"О, верници, не земајте ги за заштитници евреите и христијаните! Тие се заштитници на самите себеси! А нивен е и тој меѓу вас кој за заштитници ќе ги прифати; Аллах, навистина, нема да им укаже на Вистинскиот пат на луѓето кои сами на себе неправда си чинат!"*** (Ел-Маида, 51)[32]

## ДЕВЕТТО ДЕЛО:

Оној кој ќе биде убеден дека му е дозволено на некого да излегува од шеријатот кој му е објавен на Мухаммед ﷺ како што му било дозволено на Хидр да излезе од шеријатот на Муса алејхи-селам, таквиот направил неверство.[33]

## ДЕСЕТТО ДЕЛО:

Оној кој се врти од Аллаховата вера, не ја учи ниту работи според неа, направил неверство, а доказ за тоа се Аллаховите зборови:

وَمَنۡ أَظۡلَمُ مِمَّن ذُكِّرَ بِـَٔايَٰتِ رَبِّهِۦ ثُمَّ أَعۡرَضَ عَنۡهَآۚ إِنَّا مِنَ ٱلۡمُجۡرِمِينَ مُنتَقِمُونَ ٢٢

***"А има ли поголем злосторник од тој што е опоменат со знаците на својот Господар, а потоа им врти грб? Ние, навистина, ќе ги казниме злосторниците!"*** (Ес-Сеџда, 22)[34]

---

*"Никој, освен Аллах, ни на небото ни на Земјата, не го знае гајбот; и тие не знаат кога ќе бидат оживеани."* (Ен-Немл, 65)

[32] Ибн Џерир ет-Табери, таткото на муфесирите, појаснувајќи го значењето на овој ајет рекол: "Оној кој за заштитници ќе ги земе и ќе ги помогне против верниците, таквиот е следбеник на нивната вера..." *(Тефсир Ибн Џерир, 10/400)* Ибн Кајјим рекол: "Возвишениот Аллах пресудил, а никој не суди подобро од Него, дека оној кој ќе ги земе христијаните и евреите за меѓусебни заштитници е еден од нив. "А нивен е и тој меѓу вас кој за заштитници ќе ги прифати" *(Ахкаму ехли зимме, 1/195)* Шејх Абдулазиз ибн Баз во тој контекст рекол: "Исламските учењаци се едногласни дека оној кој ќе ги помогне неверниците, ехлул-китабиите и другите неверници против муслиманите, со било кој вид на помош и на било кој начин, станал неверник како нив." *(Фетава Ибн Баз, 1/269)*

[33] Како оние кои сметаат дека христијаните, евреите и другите луѓе со добра волја се верници и дека ќе влезат во Џеннет, како и оние кои сметаат дека на одредени шејхови, евлии и сл. им е дозволено да не го следат Аллаховиот Пратеник ﷺ и само од себе да донесуваат прописи и ибадети.

[34] Се мисли на немарност и незаинтересираност за делата без кои човекот не може да биде муслиман и неизучување на темелните и основните прописи на верата, од што може да се заклучи дека верата и нејзините прописи не му се важни и не им придава значење. Спомнатиот пропис не се однесува кон муслиманите кои не ги познаваат детално шеријатските прописи, затоа што не му е обврска на секој муслиман да биде учењак, туку се однесува на оние кои не ги познаваат основните прописи на верата и не сакаат да ги изучат, како што е спознавањето на Аллах, на акидата (исправното верување),

Нема разлика во сите овие дела меѓу оној кој тоа го прави на шега, намерно или озбилно, или од страв, освен оној кој е на тоа присилен.

Сите спомнати дела се многу опасни и често се прават, поради тоа, муслиманот е должен да се чува од нив, и да се плаши за себе да не направи некое од нив. Бараме заштита кај Аллах од причините за Неговата лутина и болна казна.

Нека е Аллаховиот мир и спас на Неговото најодбрано створение, Мухаммед ﷺ на неговата чесна фамилија и на сите негови асхаби.

тевхидот (Аллаховиот монотеизам), познавањето на ширкот како би се сочувале од него, основните прописи на ибадетите и сл.



## Неколку напомени за текфирот

Важно е да се напомене на заблудата и опасноста на две групации кои прашањето на текфирот го сфатиле на секташки начин.

**Прва:** Оние кои муслиманите неосновано ги прогласуваат за неверници, или без исполнување на сите услови и надминување на сите препреки кои учењаците ги поставиле за одредена личност да се прогласи како неверник. Таквите се поистоветиле со сектата харициии.[35]

**Друга:** Оние кои прашањето на текфирот во потполност го занемаруваат и не го земаат во обзир, сметајќи дека тоа е неважно прашање, или причина за поделба на муслиманите и сл. или пробуваат да ги оправдаат некои дела на неверство кои е невозможно да се оправдаат. Таквите се поистоветиле со сектата мурџии.[36]

[35] Хариџиите се една од најпрвите секти во Исламот кои починителите на големи гревови ги прогласуваат за неверници, прават побуни против поставените владатели, ги прогласуваат неверници сите кои не се сложуваат со нивниот став и сл.

[36] Мурџиите се секта во Исламот кои сметаат дека откако човекот ќе стане муслиман, неговиот иман останува ист и тој не може да се уништи, ниту да се намали, и сметаат дека делата не се составен дел од иманот на човекот што е спротивно на учењето на Ехли-суннетот, без разлика какви дела ќе прави, па

Исправен е средниот пат, меѓу двете крајности и заблуди, патот на Ехли-суннетот, кои го сметаат прашањето за текфирот важно прашање, кое никако не треба да се занемари или да му се намали вредноста, но спуштањето на тој пропис, на маси или поединци, дозволено е дури откако ќе се исполнат сите услови и надминат сите препреки, со детално и подробно изучување на тоа прашање од ехли-суннетска литература и пред доверливи исламски учењаци. Тие услови и препреки се разликуваат во однос на видот на делото и состојбата на оној кој тоа го прави, и детално се појаснети во литературата која се занимава со дадената тематика.

Секој муслиман е должен да го смета делото на неверство за неверство, додека прогласување на одредена личност дека е неверник не е дозволено освен со јасно знаење (тоа е разликата меѓу општ текфир и поединечен текфир) поготово кога се работи за дела околу кои се води спор меѓу исламските научници, дали се неверство или не, или се разединуваат во одредени детали за тоа дело на неверство.

---

дури и да направи дело кое е неверство тој не може да излезе од верата и неговиот иман останува ист.



Шејх Сулејман ибн Насир ел Улван рекол:

"Нека се знае дека муслиманот може да каже или да направи дело, на кое Куранот, суннетот и консензусот на исламските учењаци – Ел-Иџма од првите генерации упатуваат дека тоа е неверство и отпадништво од Исламот, но исламските учењаци не сметале дека е тесно поврзано убедувањето дека одредено дело и неверство и прогласување на личноста која тоа дело го прави за неверник. Нема секоја личност која ќе направи дело на неверство да се прогласи за неверник, се додека не се исполнат условите и не се надминат препреките. Може да се случи човек штотуку да влегол во Ислам, и да прави дело кое е неверство, а не е со тоа запознаен, па кога ќе му се објасни може да се врати од тоа. Може да се случи и нешто да занегира од погрешно сфаќање и тумачење и сл. од препреките при прогласување некого за неверник. Ова е голем темел и правило на кое е обврска да му се посвети внимание и исправно да се разбере, затоа што текфирот не е право на створенијата, да прогласуваат неверник кого сакаат, од своите страсти. Обврска е за тоа да се вратиме на Куранот и суннетот по сфаќањето на првите и исправни генерации на овој уммет. Оној кого

Аллах и Неговиот Пратеник ﷺ го прогласиле за неверник, и над него е воспоставен доказ – таквиот е неверник, а во спротивно – не. Накратко, правецот на исправните учењаци е правење разлика меѓу сметањето на одредено дело за неверство и прогласување на оној кој го прави за неверник. Истиот случај е и со прогласување некого за новотар. Постои разлика меѓу сметањето некое дело новотарија – бидат и сметање на оној кој го прави тоа дело за новотар. Не е новотар секој оној кој ќе направи некоја новотарија. Оној кој детално ќе погледне и размисли за состојбата на првите, исправни генерации на овој уммет јасна му е вистинитоста и исправноста на овој став и ќе види дека ова што го спомнавме, е всушност нивниот став и правец. Јасно ќе му биде дека правдата, одбрана на вистината и желбата за упатство на луѓето, која се наоѓала кај нив, била причина Аллах да ги почести со корисно знаење и добри дела.

Обврска на сите луѓе е намерата да им биде пренесување на вистината и отстранување на невистината, со праведност и умереност, како комплетната вера би Му припаднала само на Аллах и нека е благодарност на Господарот на сите светови." (Тибјан шерху невакидул-ислам, 75-76)



Го молам Возвишениот Аллах ова дело да биде од корист за оние кои го читаат, да биде причина за нивното упатство и враќање кај Аллах, и да биде искрено само поради Аллах субханеху ве теала, а нашиот труд да го видиме на Судниот ден, и да биде доказ за нас а не против нас.

Нека е мир и спас на печатот на сите веровесници и пратеници, Мухаммед ﷺ на неговата чесна фамилија, на неговите асхаби, и на сите оние кои ги следат во добро до Судниот ден.

Нашата последна дова е:

ٱلْحَمْدُ لِلَّهِ رَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿٢﴾

***"Благодарноста Му припаѓа на Аллах, Господарот на сите светови!"*** (Ел-Фатиха, 1)

**CIP - Каталогизација во публикација**

Национална и универзитетска библиотека "Св. Климент Охридски", Скопје

28

МУХАМЕД ибн Сулејман ет-Темими

Збирка на текстови за Теухидот / Мухамед ибн Сулејман ет-Темими; [преведе од босански Сеит Сејдију]. - с. Скудриње: С. Сејдију, 2018. - 72 стр. ; 12 cм

Фусноти кон текстот

**ISBN 978-608-245-273-9**

а) Ислам

COBISS.MK-ID 106354442

*Книга се издаде со помошта на неколку добротворци. Го молиме Аллах да ги награди на овој и другиот свет.*

